concerne la vendetta, sa conclusion qui est, en réalité, un peu trop pessimiste et sombre:

„Il a été dit, écrivait-il, a été imprimé par des écrivains dont je respecte le talent et dont j'admire pleinement la sincérité. que Pierre II, ce noble Vladika, était parvenu à comprimer dans le Monténégro le fougueux entraînement de la vendetta. Je crois que ces écrivains se sont fait sur cette question une trop prompte illusion. Je crois que je suis dans le vrai en relatant un tout autre ordre de chose."[16])

D'ailleurs, nous pouvons dire que l'impression d'ensemble de Marmier n'est en rien meilleure. Les lignes suivantes nous permettent de mieux saisir son attitude envers les Monténégrins:

„Je ne me passionne point pour les Monténégrins, non, je dirai même que leur aspect et leurs moeurs m'ont inspiré plus de répulsion que de sympathie. Près des domaines de la bénigne Autriche, je les vois avec leur ardeur de pillage et de razzias comme une bande d'Uscoques retranchés sur une montagne. Dans les lois d'ordre et d'équité, dans le mouvement intellectuel de la société européenne, leur pays m'apparaît comme une île barbare au sein des flots de la civilisation et leur existence comme un fait anormal qui ne peut subsister."[17])

Ces jugements de Marmier n'étaient-ils pas trop sévères?

De toute facon, si nous ne pouvons pas dire que son oeuvre se distingue par une impartialité et une justesse totales, nous pouvons tout de même estimer que la sincérité de cet écrivain, ainsi qu'il l'avait affirmé lui-même dans les lignes de son journal que nous avons citées plus haut, était hors de doute. A personne mieux qu'à lui ne convient l'épithète de „conteur sincère et naturel."

Grâce à son grand souci du détail, dans son oeuvre *Lettres sur l'Adriatique et le Monténégro*, Marmier nous a fourni un aperçu presque complet de l'état de ce pays en 1852. Il est dommage que cette oeuvre dont la valeur ne peut être dûment appréciée que par la nation à laquelle elle a été consacrée (et qui est écrite, ce qui n'est pas négligeable, par une plume agréable, facile et spirituelle) — il est dommage que cette oeuvre soit épuisée aujourd'hui et, pour ainsi dire, introuvable dans nos bibliothèques.

Les nombreuses indications qui s'étendaient jusqu' à l'étymologie du nom de Monténégro[18]) et à l'état des routes à cette époque, garde-

---

[16]) Xavier Marmier, Ibid., p. 419.

[17]) X. Marmier, Ibid., p. 367.

[18]) Voici comment Marmier, sans avoir d'ailleurs de prétentions linguistiques, explique l'origine de ce nom:

„Je ne sais pourquoi plusieurs ingénieux commentateurs se sont donné de peine pour découvrir l'origine du nom Monténégro. (dialecte vénitien-explique-t-il; le vrai mot italien serait „Montenero"). . . Je veux dire seulement que quiconque aura vu le front calcaire, la' face grise des cimes du Monténégro sous les sombres nuées qui les enveloppent en un jour d'orage, comprendra aisément qu'on leur ait donné le nom de Montagne Noire, comme sur les confins du pays de Bade on a donné à une large et profonde pyramide de sapins, le nom de Schwarz-Wald (Forêt Noire). Marmier, op. cit. t. II, p. 321).

ront un intérêt durable pour les historiens de ce peuple. L'intérêt n'en est pas moins important pour les historiens de la littérature, car cette oeuvre de Marmier appartient sans conteste à la littérature, plus particulièrement à la *bonne* littérature.

Parmi quels écrivains rangerons-nous finalement notre auteur? Son style enjoué et les couleurs exubérantes dont son oeuvre abonde nous permettent de qualifier Marmier comme un brillant romantique. Mais un romantique attardé.

*Тодорова Лилјана*

**ПО ТРАГИТЕ НА ХАВИЕ МАРМИЕ ВО ЦРНА ГОРА**

Résumé

Времето во кое се одвива литературната дејност на францускиот писател и преведувач, Гзавие Мармие, опфаќа период кога во литературниот живот во Франција доминираше потребата за запознавање со странските цивилизации. Во првата половина на XIX век речиси сите дела го носеа печатот на фолклористичкото движење што го воведе во мода Макферсон и што, по доброто прифаќање од страна на Гете, Хердер и Грим, пристигна и во Франција. Мармие во текот на сета своја литературна дејност останува приврзаник на ова движење, а кога општиот интерес кон народното творештво на другите народи се прошири и на творештвото на Јужните Словени кои дотогаш беа непознат народ за Франција, тој се најде во бројот на иницијаторите за запознавање на овој народ.

Откако ги откриваме причините што го натерале Мармие да дојде меѓу Јужните Словени и поточно во Црна Гора, ние, врз база на ракописот на необјавениот личен дневник на Мармие што Академијата во Безансон ни даде можност да го консултираме, го утврдивме датумот на неговата посета (тргнал во септември 1852) како и времетраењето (три месеци, односно еден месец во Црна Гора). Потоа, со помош на еден документ од необјавениот фонд на кнез Данило што му припаѓа на Државниот Архив во Цетиње, можевме да дознаеме дека Мармие се користел со едно писмо-препорака што му го врачил окружниот капетан од Котор, Стефан Дојми, за полесно да воспостави контакт со луѓето од црногорскиот двор. Тука Мармие го користел моментот, поради сѐ уште живиот спомен на неодамна починатиот Његош, да му посвети неколку страници од своето дело на овој заслужен црногорски поет. Тој веќе претходно се беше запознал со делото на Његош од книгите на Патон, Кохл, Вилкинсон и др. со кои доста се служел во текот на редактирањето на своите *Писма за Јадранскоѿо ӣриморје и за Црна Гора.* Во ова дело Мармие им посветува 4 глави на Црногорците. Во нив, освен историски, статистички и административни податоци можат да се најдат и поишироки проучувања на народните обичаи и верувања, на храброста и гордоста на Црногор-

ците, на нивната крвна освета чиј закон е: око за око, заб за заб. Освен тоа, како вистински фолклорист, Мармие преведува во проза и неколку народни песни од Црна Гора. За ова се послужува со дотогаш направените преводи на овие песни на италијански јазик (Fortis), на германски (Talvj) и на француски (Elise Voïart). Поткрепувајќи го нашето излагање со неколку примери ние укажуваме на извесни измени што Мармие ги направил во текстот на некои песни.

Зборувајќи воопшто за Црногорците, Мармие не секогаш им е наклонет и не секогаш е непристрасен. Но ако не можеме да тврдиме дека неговото дело се одликува со потполна објективност, можеме со сигурност да ги цениме отвореноста и искреноста на овој писател. Благодарение на грижата за детално проучување, Мармие успева да даде речиси потполн преглед на положбата на оваа земја во 1852 година. Неговите многубројни забелешки што понекогаш се однесуваат дури и на положбата на патиштата во Црна Гора или на етимологијата на самото име Црна Гора, се од траен интерес за историчарите на овој народ. А бидејќи ова дело повеќе и припаѓа на литературата, интересот не е помал ни за литературните историчари.

*Борис МАРКОВ*

## ОБРАЗУВАЊЕ НА МАКЕДОНСКИТЕ ГАЛОВНИ ИМИЊА

Личните имиња и нивните галовни форми имаат широка примена во јазикот, особено во секојдневниот или интимниот живот на луѓето. Тие се, повеќе или помалку, карактеристични за секој јазик, односно народ, така што претставуваат еден вид негов составен дел. Употребата на галовните форми кај нас е мошне распространета, меѓу другото, и поради фактот што многу од нив минале во службени имиња, независно од тоа дали основното име од кое се образувани се пази или е во извесна мерка потиснато од нив. Овој процес на потискување на основното име од страна на неговите галовни форми, кој е воопшто карактеристичен за нашите имиња, наоѓа одраз исто така и во низа наши презимиња, основата на кои претставува или претставувала галовна форма, на пример: *Димев*(*ски*), *Димов*(*ски*), *Димчев*(*ски*) или *Миш̄ев*(*ски*), *Миш̄рев*, *Миш̄ов*, *Миш̄рушев*, *Мицев*, *Мицковски*, *Мичевски*<*Димиш̄ар*, *-рија*. За нашите галовни форми, значи, во случајов е карактеристично дека во низа случаи границата меѓу основното (службено) име и неговата галовна форма е забришана, т. е. последнава, независно од тоа во која мерка ја пази галовната нијанса, има функција на основно име.

Во склопот на општата проблематика на личните имиња важно место секако зазема и образувањето на галовните форми, што е тука предмет на разгледување. Обработувањето на оваа тема е во прв ред сврзано со разработката на самите лични имиња. Засега, меѓутоа, кај нас не постојат позначајни работи од овој вид, макар што многу народи веќе имаат цели монографии од оваа област. При разработувањето на овој проблем од стручна литература е користен главно трудот на Г. Вајганд, кој всушност претставува еден вид регистар на личните имиња и нивните галовни форми во бугарскиот јазик[1]). Покрај недостиг од стручна литература, посебна тешкотија во случајов претставуваше собирањето на материјалот за овој труд, кое со извесни прекини трае веќе неколку години. За оваа цел се користени најразлични извори од кои посебно одбележување заслужуваат следниве: лично прибирање на галовни форми од различни краишта на Македонија, ексцерпирање на вакви форми од „Телефонскиот миеник" на Македонија, многу примероци од весникот

[1]) Български собствени имена, София 1926.

„Нова Македонија", годишни извештаи на Универзитетот, спискови на студенти на Филозофскиот факултет, некролози што се закачуваат по бандери (кои даваат доста богат материјал) и др. Во собирачката работа бев особено потпомогнат од приличен број студенти на групата славистика, како и од други пријатели, кои со тоа дадоа ценет придонес за појавување на оваа работа, за кое им должам топла благодарност.

* * *

Македонските галовни имиња имаат големи сличности со оние на соседните словенски јазици, што е со оглед на блиската на последниве со нашиот јазик и во другите области на јазикот сосем разбирливо. Сепак и тука, покрај многу општи или слични црти, постојат и извесни специфичности кои се карактеристични предимно за нашите галовни имиња. Но со оглед на тоа дека овој труд нема компаративен карактер, такви споредби тука се изоставени. Од друга страна, треба исто така да се одбележи дека во овој труд се разгледуваат главно оние галовни форми кои имаат еден вид општомакедонски белег или воопшто се одликуваат со почеста употреба. Од оваа причина, дијалектните или послабопознатите форми, односно наставки за образување на галовни имиња, тука обично се одминуваат или пак на нив патем се укажува, толку повеќе што проблематиката на почестите, т. е. општомакедонските, галовни форми е прилично опширна за работи како што е нашава.

Образувањето на галовните имиња најчесто станува по пат на земање еден дел од личното име — со или без додавање на определена наставка со галовно значење, кое е основен начин по кој станува образувањето на галовните имиња. Тешкотиите во случајов настануваат пред сѐ во однос на тоа како станува самото скратување и кои наставки при дадено лично име можат да се употребат за таква цел. Имено токму тој соодност — скратувањето и употребата на оваа или онаа наставка всушност претставува еден вид систем по кој станува образувањето на галовните имиња, што секако зборува за сложеноста на ваквата проблематика. Екстра проблем, освен тоа, претставува прашањето за продуктивноста на овој или оној тип галовни образувања, кој може да биде час продуктивен час слабопродуктивен или наполно непродуктивен. Во секој случај, за одбележување е самото богатство на галовните форми, кое произлегува, меѓу другото, од фактот дека од извесни лични имиња можат да се образуваат десетици галовни форми[2]).

Независно од тоа како се образувани, за нашите галовни имиња се карактеристични следниве особености: а) со исклучок на образувањата на *-уш* (*Димуш*) и оние од видот *Ѓоц*, кои се среќаваат само во некои од нашите народни говори (прилепскиот, кумановскиот и др.), така што немаат општомакедонски карактер, останатите галовни форми свршуваат на гласна *-а*, *-е*, *-о*, *-и* (последнава при понови образувања од видот *Кеши*, *Оли*, *Мики*, *Зоки* итн.); б) едносложните галовни образувања се воопшто

---

[2]) Ваквото богатство на галовните форми го одбележува и Г. Вајганд: „Не са рядкост такива имена, които изхождат от един и същ корен по седемдесет и повече начина."

реткост и притоа исто така немаат општомакедонски карактер, на пример: *Бац* (Кумановско) < *Бранко*, *Ѓоц*, *Киц*, *Крис* < *Христина* и сл.

Двете посочени особености недвосмислено укажуваат на фактот дека нашите галовни имиња свршуваат на определени наставки, по кои би можело да се изврши нивната класификација. Сепак, зависно од тоа дали дадена наставка претставува дел од основното име или е додадена кон основното име или некој негов дел, галовните имиња можат да се поделат на две основни групи: а) форми образувани со скратување на основното име, односно земање извесни делови од него, и б) форми образувани по пат на додавање на определена наставка кон основата на дадено лично име или некој негов дел. Општо кај двеве групи е тоа што завршуваат на определена наставка која, меѓутоа, може да е или да не е содржана во основното име. Така, земајќи го предвид последниот белег, галовните форми можеме да ги класифицираме пред сé на посочените две групи.

А) *Галовни имиња образувани главно со скратување на основното име*, т. е. *со земање некој, односно некои, негови делови.*

Скратувањето на личното име е еден од основните и најчестите признаци на галовноста воопшто, што е карактеристично како за оваа така и за втората група галовни образувања. Начинот по кој се изведува скратувањето, како што одбележивме, е доста сложен и претставува еден вид систем. Општа тенденција е притоа тросложните и повеќесложните лични имиња да се скратуваат на двосложни, кои се всушност најчести и најобични галовни форми кај нас. Ова сепак не значи дека сите денешни двосложни лични имиња се добиени од повеќесложни, бидејќи за извесни примери од видот *Ана*, *Лука*, *Сава*, *-о*, *-е* и др. не може да се рече дека настанале по пат на скратување. Од друга страна, при самото скратување постои истовремено тенденција за упростување на консонантните групи во основата на личните имиња, што станува со испуштање на одделни согласки, најчесто *л*, *р*, *њ*, *с*, *д*, *г*, *к*. Ваквото упростување на консонантните групи обично води кон зголемување, односно истакнување, на галовноста кај ваквите форми, на пример: *Баже* (Блаже), *Риса* (Ристана), *Тане* (Трајан), *Фемо* (Ефрем), *Цеба* (Сребра), *Бина* (Добрина), *Мита* (Митра,-на), *Виша* (Вишња), *Лесо* (Алексо <Алексиј), *Кота* (Костадинка), *Пера* (Перса или Петра-нка), *Вене* (Весна), *Мага* (Магдалена) и сл.

Галовните форми добиени на овој начин се среќаваат како кај женски така кај машки лични имиња. Разлика меѓу нив во случајов има главно во тоа што скратувањето на машките лични имиња е најчесто проследено со додавање на наставка, додека такво додавање кај извесни женски лични имиња може да изостане. Од друга страна, како за едните така и за другите галовни форми е карактеристично дека во низа примери врската со основното име е забришана или дури прекината, кое најчесто води кон потиснување и заменување на основното име од неговата односно неговите галовни форми. Некои вакви форми толку се оддалечени од основното име, што е потребна филолошка умешност да се укаже, односно да се воспостави врската меѓу нив, на пример: *Бона* (Бојана, Борјана), *Кина* или *Тина* (Катерина), *Дуда* (Душанка), *Гога* Гордана,

*Тане* (Стојан), *Тото* (Тодор), *Цево* (Стефан), *Сика* (Анастасија), *Чача* (Славка), *Шана* (Душан-а, -ка) и сл., при што кај некои од нив врската е во голема мерка прекината (сп. на пр.: *Бисо, Саздо, Сарџо*; *Вона, Дона, Кифча, Нонча, Сунѓа* и др.).

Меѓу галовните форми образувани со скратување можат да се изделат повеќе типови и поттипови, што секако укажува на разнообразноста на ваквите форми. Како почести или основни истапуваат следниве типови:

а) Образувања добиени по пат на редупликација;

б) Образувања добиени од првите два или последните два слога, т. е. почетокот и крајот на основното име;

в) Образувања добиени по пат на соединување на еден од првите слогови или гласови со последниот слог; и

г) Образувања добиени по пат на соединување на извесен звук од првиот или вториот слог со последниот слог од дадено лично име:

Приведените типови галовни форми се карактеризираат со следниве особености и распространетост.

а) Образувања добиени по пат на редупликација:

Во однос на самата појава редупликација, треба да се одбележи дека таа во случајов може да биде полна, што е поредок случај, или делумна. Како средство за образување на зборови, односно галовни имиња, редупликацијата е мошне стара и обично има индоевропско потекло, така што повеќето вакви форми спаѓаат меѓу најстарите образувања. Формите добиени на овој начин првобитно настанале во детскиот јазик, во прилог на кое зборуваат експлозивните согласки кај ваквите образувања, кои се карактеристични за детскиот јазик. Настанати на овој начин или во случаи на разнеженост, ваквите образувања отпосле се вклучени кон останатите галовни форми. Образувањата од овој вид по правило претставуваат двосложни форми кои свршуваат на *-а*, *-о* или *-е*, при што двеве последни обично ја засилуваат галовната нијанса во значењето на ваквите имиња (сп. *Бибе*, *Миме* и сл.). Меѓу ваквите галовни имиња почесто се срекаваат, на пример, следниве образувања:

*-а*: *Беба* (Елена, Билјана и др.), *Биба* (Билјана), *Буба* (Љуба, -ица), *Дуда* (Душанка), *Тута* (Султана); *Гога* (Кичевско) < Гордана, *Кока* <Јованка (Прилепско) или Костадинка; *Цеца* (Цветанка, Светлана), *Цоца* (Прилеп) < Стојна, *Жижа* (Кумановско) или *Цица* (Ресен) < Живка; *Лала* (Рад-а,-мила), Љоља (Флор-а,-ина), *Нона* < Тронда (Леринско), *Њања* (Адријана);

*-е, -о*: *Бабе* (Кичевско) < Благоја, *Бибе* (Билјана), *Бобе* или *Бобо* (Слободан), *Пепе* или *Пепо* (Петар), *Миме* (Прилеп) < Димитар, *Ноне* (Иван), *Нуне* (Наум), *Дуде, -о* (Душан), *Тото* (Тодор), *Гаге* (Драган,-а), *Гого, -е*, (Георги), *Коко* (Коста,-дин); *Зозе* (Кумановско) < Зора, *Цаце* (Слав-ка, -ко), *Цеце* (Цветанка, Светлана), *Цоцо* (Слободан), *Чаче* (Поречe) < Славка, како и некои примери од видот *Цацан*, *Мацан* и сл.

Дел од приведените примери (оние на *-е* и *-о* или *-це*, *-цо*) всушност се образувани со додавање на наставка кон дел од основното име, но неза-

висно од тоа и тука се работи за еден вид редупликација. Од друга страна, макар што ваквите образувања се доста стари, тие во јазикот имаат ограничена распространетост. Тоа се објаснува главно со факотот дека редупликацијата како средство за образување на нови зборови не е толку карактеристична за словенските јазици. Нови вакви образувања обично не настануваат, но постојните сепак имаат доста честа употреба.

б) Образувања добиени од првите два или последните два слога од основното лично име:

За образувањата од овој вид карактеристично е дека се добиени со механичко делење на основното лично име на два дела: првите два или последните два слога, т. е. првиот или вториот дел од основното име. Зависно од тоа дали се добиени од првите два или последните два слога ваквите галовни образувања од своја страна можат да се поделат на две групи:

α) Форми добиени од првите два слога на основното лично име:

Образувањата добиени на овој начин претставуваат женски и машки галовни имиња, од кои првите свршуваат на *-а*, *-и*, а вторите на *-а* или *-е*, *-о*, на пример:

Женски галовни имиња:

*Богда* или *Бонда* (Богдана), *Божа* (Божана), *Вида* (Виданка), *Вука* (Пороче) < Вукана, *Гајта* (Гајтана), *Горда* (Гордана), *Грозда* (Гроздана), *Деса* (Десанка), *Доста* (Достана), *Дуна* (Дунавка), *Душа* (Душанка), *Ефта* (Ефталија), *Заха* или *Ѕака* (Захарија), *Злата* (Златана), *Ива* (Иван-а, -ка), *Јова* (Јованка), *Јорда* (Јорданка), *Кира* (Кираца), *Коса* (Косара), *Коста* или *Кота* (Костадинка), *Крста* (Крстана), *Коца* (Коцана) *Маг/g/а* (Магдалена), *Ма/р/га* (Маргарита), *Миља* (Охрид) < Миљана, *Мита* (Мит/р/ана), *Наста* (Настасија <Анастасија), *Ната* (Наталија), *Пара* (Параскева), *Пе/т/ра* (Петранка), *Рис/т/а* (Ристана), *Роза* (Розалија), *Светла* (Светлана), *Стоја* (Стојанка, Стојадинка), */С/нежа* (Снежана), *Стева* (Стеванка), *Султа* (Султана), *Траја* (Трајанка), *Тана* (Кичево) < Танаска < Атанасија, *Трена*, *Тренда* или *Тронда* (Трендафилка), *Трпа* или *Типа* (Трпана), *Цвета* (Цветанка);

*-и*: *Ели* (Елизабета), *Жани* (Жанина), *Мели* (Мелита), *Поли* (Поликсена), *Орхи* (Орхидеја) и сл. Последниве форми претставуваат понови образувања, дел од кои се преземени од грчкиот јазик.

Машки галовни имиња:

*-а*: *Алекса*, покрај *Алексо* (Алексиј), *Коста* (Костадин < Константин), покрај *Косто*,-е;

*-е*: *Андре* (Андреја), *Климе* (Климент), *Најде* (Најден), *Неде* (Неделко), *Панте* (Пантелејмон), *Стаме* (Стаменко); *Агне* (Агнеса), *Весе* (Весела), *Руме* (Румена);

*-о*: *Андо* (Андон), *Анто* (Антон), *Благо* (Благоја), *Вито* (Витомир), *Драго* (Драгомир), *Љубо* (Љубомир), *Мето* (Методија), *Несто* (Нестор),

*Нико* (Никодим, Никола), *Ристо* (Ристофор, Ристосија), *Свето* (Светозар), *Слобо* (Слободан), *Тихо* (Тихомир), *Чедо* (Чедомир) и др.

Како што се гледа од приведените примери, нешто поголема распространетост имаат главно женските галовни имиња, аналогно на кои се образуваат и нови примери (сп. *Снежа*<*Снежана* и др.). Независно од распространетоста, за примерите од овој вид е карактеристично дека галовната нијанса во значењето им е обично добро запазена.

β) Образувања добиени од вториот дел одноено од последните два слога на личното име:

За разлика од примерите под α), образувањата од овој вид претставуваат женски галовни имиња кои свршуваат на *-а*, на пример:

*Анка* (Душанка, Јованка), покрај *Ан-а*, *Бета* (Елизабета), *Бина* (Добрина, Голубина), *Вана* (Ивана), *Ванка* (Иванка, Јованка), *Вена* или *Венда* (Прилепско) < *Невена*, *Вера* (Оливера), *Вета* (Оливета, Елисавета), *Вида* (Селвида), *Војка* (Радивојка), *Гена* (Ѓурѓена), *Гина* (Георгина), *Гита* или *Ита* (Маргита), *Года* (Јагода), *Гона* (Антигона), *Дана* (Малеш.)<Јордана, *Данка* (Богданка, Слободанка, Јорданка), *Дежда* (Надежда), *Деја* (Орхидеја), *Денка* (Младенка), *Дина*, *Динка* (Костадин-а, -инка), *Дита* (Афродита), *Донка* (Македонка), *Дора* (Тодора <Теодора), *Дорка* (Тодорка), *Доса* (Теодоса), *Ета* (Виолета), *Жана* (Божана, Снежана), *Зана* (Дебарско) < Сузана, *Илка* (Босилка), *Кева* (Параскева), *Кија* (Евдокија), *Лева* (Милева), *Лена* (Елена, Магдалена), *Лета* (Виолета, Николета), *Лина* (Ангелина, Веселина, Галина, Катерина), *Линка* (Веселинка, Илинка), *Љопа* (Каљопа), *Мена* (Румена, Филимена), *Мира* (Красимира, Станимира), *Мирка* (Велимирка, Красимирка) *Мита*, (Димитра), *Монка* (Лимонка), *Нина* (Жанина), *Нора* (Елеонора), *Нушка* (Анушка), *Рина* (Ирина, Катерина), *Рита* (Маргарита), *Родна* (Благородна), *Санда* (Александра), *Сана* (Роксанда), *Сија* (Анастасија), *Танка* (Цветанка), *Тена* (Ристена), *Тина* (Катина, Латина, Христина, Атина), *Фанка* (Стефанка) итн.

За приведените и ним слични примери е карактеристично дека се сосем обични и доста распространети. За некои од ваквите образувања, меѓутоа, отстрана тешко можеме да се досетиме како се добиени (сп. на пр.: *Доса*, *Ета*, *Лева*, *Тона* и сл.). Независно од тоа, овој начин на образување галовни имиња има извесна продуктивност, што секако се потврдува од понови форми какви што се, на пример: *Бета*, *Жана*, *Лета*, *Нора*, *Рина*, *Рита* и др.

в) Образувања добиени од првиот и последниот дел (слог) на основното име:

Образувањата од овој вид се исто така предимно женски галовни имиња, кои свршуваат на *-а*, и ограничен број машки имиња на *-е*, *-о*. Во однос на веќе разгледаните галовни образувања, ваквите форми претставуваат продукт на нешто поголема апстракција, т. е. во случајов

имаме комбинирање на првиот и последниот слог од дадено лично име (сп. *Гона*<*Гордана*). Меѓу галовните имиња од овој вид спаѓаат, на пример, следниве образувања:

*Бона* (Бојана, Борјана), *Божна* (Божана), *Века* (Велика), *Гоба* (Голаба или Голуба), *Гопка* (Дебарско) < Голапка, *Гона* (Гордана), *Дана* (Прилепско) < Драгана, *Дуна* (Кичевско) < Душана, -нка, *Дука* или *Душка* (Душанка), *Ена* (Елена), *Ика* (Илинка), *Јовка* или *Јонка* (Јованка), *Даца* (Даница, Драгица), *Каца* (Малеш.) < Кераца, *Гоца* (Горица), *Мица* (Милица), *Нена* (Невена), *Пена* (Петрана), *Пенка* (Петранка), *Рајка* (Радојка), *Руна* (Румена), *Слопка* (Слободанка), *Стана* (Стамена), *Стојка* (Стојанка), *Тана* (Прилепско) < Трајана, *Тотка* (Тодорка), *Цана* (Порече) < Стамена, *Ценка* (Цветанка), *Цона* (Стојана), *Цонка* (Стојанка); или: *-е*, *-о*: *Нелко* (Неделко), *Темко* (Темелко), *Целе* (Д. Хисар) < Соколе, *Микле* (Микајле < Михаил) и др.

Приведените и ним слични примери имаат нешто послаба распространетост во однос на претходните образувања. Од друга страна, карактеристично за ваквите галовни форми е дека се обично ограничени на даден крај, т. е. ретко имаат општомакедонски карактер. Галовната нијанса во значењето им е добро запазена, но нивната употреба најчесто се движи во кругот на семејството и поблиските роднини и познати. Тоа е секако и причината што ваквите форми ретко имаат функција на лично име. Некои од нив, освен тоа, се употребуваат предимно во даден крај, поради што врската со основното име од кое се добиени отстрана потешко се одгатнува (сп. *Вена*, *Гона*, *Нена*, *Тина* и сл.).

г) Образувања добиени по пат на соединување на определен звук од првиот или вториот слог со крајот на дадено лично име:

Кон оваа група заправо се однесуваат галовни образувања кои не можат да се вклучат во ниедна од посочените групации галовни форми. Образувањето во случајов станува на тој начин што од дадено лично име се зема консонантот од првиот или вториот слог кој се соединува со крајот на таквото лично име (сп. *Кина* или *Тина* < *Катерина*) или пак се зема цел слог кој исто така најчесто се сврзува со крајот на личното име (сп. *Ботка*<*Слободанка*). Во извесни примери, освен тоа, се земаат гласови од првиот и вториот слог кои се соединуваат со крајот на личното име (сп. *Цака*<*Цветанка*), како и комбинации од видот *Цава* (Славка, Славјанка). Сите овие типови несомнено укажуваат на тоа дека последнава група опфаќа најкомпликувани галовни форми. Ваквите образувања, меѓутоа, немаат некоја поголема распространетост. Тука спаѓаат, на пример, следниве образувања:

*Елка* (Велика), *Кина* (Катерина), *Мика* (Марика), *Муша* (Маруша), *Пина* (Малеш.) < Павлина, *Станка* (Стојанка); *Бода* (Благородна), *Гија* (Ангелија), *Гина* (Ангелина), *Тина* (Катерина), *Гита* (Маргарита), *Нела* (Даниела), *Ботка* (Слободанка); *Лиза* (Елизабета), *Цана* (Александра).

Од сето изнесено за галовните имиња под А) јасно произлегува дека имаат прилична распространетост во нашиот јазик, при што најмногубројни се оние под б) тип α и β (*Божа*<*Божана*, *Дора*<*Тодора*). Во оваа група воопшто превладуваат галовни форми на *-а*, најчесто образувани од женски лични имиња. Како кај овие така и кај останатите разгледани галовни форми, галовната нијанса во значењето најчесто е добро запазена. Врската со основното име кај многу од нив е доста збришана, но и покрај тоа во функција на лично име ѓи среќаваме релативно ретко. Независно од тоа во која мерка е запазена галовноста, нејзиното истакнување обично станува со наставките *-е*, *-ле*, *-це*, *-ка*, *-уле* и сл., при кои ова значење се карактеризира со поголема експресивност.

*Б) Галовни имиња образувани со додавање на наставка кон основата на личното име или некој негов дел*

Образувањето на имиња од овој вид се врши со додавање на определена наставка со галовно значење кон основата, што е многу поредок случај, или кон некој дел од основата на личното име, што станува далеку почесто. Од ова јасно следува дека и кај ваквите форми скратувањето на личното име е типична појава и претставува придружен елемент на галовното значење воопшто. Зависно од тоа како станува самото додавање на наставките, при ваквите образувања можат да се изделат следниве групи: а) галовни форми добиени со додавање определена наставка кон основата од личното име; б) галовни форми образувани од првиот дел на основата од личното име; в) галовни форми образувани од вториот дел од основата на личното име; и г) галовни форми образувани по пат на соединување на елементи од првиот и вториот дел од основното лично име. Треба да се одбележи, меѓутоа, дека воопшто се ретки оние наставки што се застапени при сите посочени групи галовни имиња. Од понатамошното излагање ќе се види притоа дека како продуктивни обично истапуваат образувањата од б) и в) тип.

*Наставката -а* (<*-а*). Освен во разгледаните типови галовни образувања, каде всушност претставува дел од основата на личното име, оваа наставка е застапена и при галовни форми добиени со додавање на *-а* кон основата или некој дел од дадено лично име. Таа е воопшто типична било како наставка или дел од дадена наставка при женски лични (службени) имиња од видот *Ана*, *Милева*, *Олга*, *Дафина*, *Дилбера*, *Марија*, *Павлина*, *Драгица* итн. Машките галовни форми на *-а* се среќаваат далеку поретко, односно имаат предимно дијалектен карактер (в. подолу). Како женските така и машките галовни имиња претставуваат главно двосложни образувања. Зависно од тоа како се добиени, т. е. кон кој дел од основата на личното име се додава *-а*, можат да се изделат сите посочени видови, кои се карактеризираат со следниве особености и застапеност.

а) Галовни форми добиени со додавање на *-а* кон првиот слог од основното лично име:

α) Женски галовни имиња:

*Анѓа* или *Ања* (дијал.) < Ангелина, *Биса* (Бисера), *Б/л/ага* (Благородна, Благуња), *Боса* (Босилка), *Ваља* (книж.) < Валентина, *Ванѓа* или *Вања* (книж.) < Вангелија, -ица, Иванка, *Веса* (Веселинка), *Вела* (Велика), *Вита* (Викторија), *Гала* или *Гаља* (Галина), *Гера* (Германија), *Гора* (Горица), *Дана* (Даница, Даниела), *Дара* (Даринка), *Дафа* (Дафина), *Дена* (Деница), *Деа* (Малеш.) < Деспина, *Диба* < *Дилба* (Дилбера), *Добра* (Добрила, Добринка), *Ѓурѓа* (Гурѓина, Георгина), *Ева* или *Евга* (Евгенија), *Евда* (Ресен) < Евдокија, *Евра* (Тетовско) < Евросима, *Ела* (Елена, Елеонора), *Ема* (Емилија), *Еса* (Епсиманија), *Ефта* (Ефтимија), *Жана* (Жанета, Жанина), *Зага* (Загорка), *Ила* (Илинка), *Јана* (Јанина), *Јаса* (Јасмина), *Кала* (Калина, Калиопа), *Ката* (Катерина), *Кита* (Христина), *Кума* (Кумрија), *Леа* (Лепосава), *Лефта* (Лефтерија < Елефтерија), *Лида* (Лидија), *Лила* (Лилјана), *Лоза* (Лозена), *Љуба* (Љубин/к/а), *Мара* (Марија), *Маќа* (Охридско) < Македонка, *Мента* < Ментеза, *Мила* или *Милја* (Милица, Милева), *Мима* (Мимоза), *Мира* (Мирослава, Мирјана), *Нада* (Надежда), *Оља* (Олга), *Ника* (Николина), *Орда* (Ордена), *Павла* (Павлина), *Панда* (Пандора), *Петра* (Петрија), *Пракса* (Праксија), *Рада* (Радмила), *Села* (Селфида), *Слоба* (Слободанка), *Соња* — кај нас е затврдено во поново време преку другите словенски јазици — или *Софа* (Софија), *Саса* или *Паса* (Спасија, -ена), *Теа* (Теофана), *Тода* (Тодора), *Фана* или *Фања* (Фанија), *Фима* (Фимија<Ефимија), *Фота* (Фотија), *Фроса* (Фросина<Ефросимија), *Цара* (Царева), *Цила* (Василка), *Цима* (Кумановско) < Симка<Сим(е)онка, *Цоба* (Слободанка).

β) Машки галовни имиња:

За имињата од овој вид е карактеристично дека се среќаваат напоредно со адекватните форми на *-о*, кои се притоа во говорите далеку почести, на пример:

*Велја*, покрај *Вељо* (Велјан), *Гога*, покрај *Гого* (Ѓорѓи), *Миха*, покрај *Михо* (Михаил,-о), *Тома*, покрај *Томе*, *-о*, *Џоџа* (Ѓорѓи) и сл.

Во североисточните и некои други говори наставката *-а* со оваа функција е, меѓутоа, доста продуктивна, односно ја заменува наставката *-о* од повеќето наши говори, на пример: *Алекса* (Алексиј, -а), *Арса* (Арсенија) итн. и особено во примери од видот *Глиша*, *Ѓоша*, *Груја*, *Стојча*, *Трајча* и др.

б) Галовни имиња образувани со додавање на *-а* кон дел од основното име добиен со испуштање на првиот односно првите слогови:

*Вања* (Иванка), *Гела* (Ангелија), *Гена* (Евгенија), *Дока* (Евдокија), *Дона* (Македонка), *Коља* (Николина), *Лека* (Александра), *Лина* (Кумановско) < Илинка, *Мила* (Скопје) < Емилија, *Мит/р/а* (Димитрина), *Тала* (Наталија), *Таса* (Анастасија) и др.

в) Галовни имиња образувани по пат на додавање на *-а* кон дел од основата добиена од несоседни слогови:

*Вила* (Малеш.) или *Виле* < Виолета, *Лена* (Елеонора) и сл.

Од приведените видови образувања на *-а* најраспространет е секако првиот (*Биса*<*Бисера*), каде оваа наставка е всушност и најпродуктивна, што се потврдува и од примери кои се кај нас затврдени во поново време (сп. *Ема*, *Лида*, *Наша* и др.). Во споредба со ваквите примери оние под *б* (тип *Гела*<*Ангелија*, *-ина*) и особено последните типови (*Лена*<*Елеонора*, *Вила*<*Виолета*) се далеку послабо распространети. Ова се објаснува главно со фактот дека првиот слог од личните имиња е најпогоден за образување на галовни форми, бидејќи е обично најзабележлив, така што со него најлесно се образуваат галовни имиња. За образувањата под б) и в) е карактеристично, освен тоа, дека релативно потешко се изведуваат од соодветните основни лични имиња. Од друга страна, тие обично имаат и потесен круг на употреба, поради што заменувањето или потиснувањето на основното лично име во случајов обично станува поретко. Галовната нијанса во значењето е најчесто добро запазена, како кај сите овие типови така и кај оние што се добиени по пат на скратување (редупликација и механичко делење на личното име, односно соединување на определени слогови или гласови од основното лично име). Меѓутоа, потцртувањето на галовната нијанса е поинтензивно, поживо и далеку почесто со наставките *-е*, *-це*, *-че*, *-ка* и сл. Сепак, независно од тоа, наставката *-а* со оваа функција при посочените типови останува типична и најчеста за образување на женски галовни имиња. Неа ја среќаваме, освен тоа, како составен дел на повеќе наставки со кои се образуваат пак предимно или исклучително женски галовни имиња (сп. *-ка*, *-ла*, *-ца*, *-ица*, *-ичка*, *-ча*, *-ша*), за кои ќе стане збор во понатамошното излагање.

*Наставката* *-е* (м). Претставува една од најраспространетите наставки со која се образуваат машки и женски галовни имиња. Со неа теоретски може да се образува галовна форма (една или повеќе) речиси од секое машко или женско лично име, што е секако очигледен доказ за нејзината голема, односно извонредна продуктивност. Карактеристично за оваа наставка е, освен тоа, дека во низа машки галовни имиња се заменува со наставката *-о*, т. е. во случајов имаме напоредно употребување на формите со *-е* и *-о* (сп. *Диме* и *Димо*, *Мите* и *Мито*). Ваквата употреба, односно заменување, на овие две наставки својствено им е на повеќето наши говори (сп. на пр.: *Арсе*, *-о*, *Лазе*, *-о*, *Пе/т/ре*, *-о*, *Ристе*, *-о*, *Спасе*, *-о*), но во некои обично превладува едната од нив. Независно од тоа во која мерка се допуштаат и двете наставки, галовните форми на *-е* познати им се на сите наши говори, така што разлика меѓу нив постои главно во распространетоста, односно продуктивноста на *-е*. Од друга страна, таму каде што постојат дублетни образувања на *-е* и *-о*, експресивната нијанса во значењето кај формите на *-е* обично е подобро запазена или нешто поинтензивна од онаа на *-о* (сп. *Владе* и *Владо*, *Мите* и *Мито*, *Симе* и *Симо* итн.).

Слично на галовните образувања на *-а*, и при формите од овој вид настапува смекнување на определени согласки во основата на галовното име, на пример: *Биље*, *-љо* (Билбил), *Маќе* (Македонка и сл). Совпаднување со ваквите примери претставуваат и образувањата од видот *Дизе* = Диме, *Мазе*, *Назе* (Насте), *Тозе* (Тодор, -ка) и сл., кои имаат странско (романско) потекло, т. е. добиени се преку лични имиња од видот *Куртеза*, *Мантеза* и сл.

Самото образување на галовните форми на *-е* станува главно по сите познати начини: а) со додавање на *-е* кон основата на личното име; б) со додавање на *-е* кон првиот слог од личното име; в) со додавање на *-е* кон вториот дел (слог) од личното име; и г) со додавање на *-е* кон дел од основното име добиен по пат на соединување на несоседни слогови, односно гласови и слогови. Секој од посочените видови образувања се карактеризира со свои особености и застапеност. Образувањата од првиот тип претставуваат тросложни и сосем ретко повеќесложни галовни имиња, а останатите типови двосложни галовни форми.

а) Галовни форми добиени со додавање на *-е* кон основата на личното име:

*Ангеле*, *Билбиле*, *Василе*, *Јоване*, *Карафиле*, *Јанкуле*, *Микајле* (Михаил, -о), *Науме*, *Николе*, *Соколе*; *Билјане*, *Ирине* и др.

б) Галовни форми образувани со додавање на *-е* кон првиот дел (слог) од личното име:

*Анде,-о* (Андон), *Ане* (Ангел), *Анте,-о* (Антон), *Аре* (Аритон), *Арсе,-о* (Арсен,-ија), *Баге* (Св. Николе) < Благоја, *Бане* (Бранко < Бранислав), *Биљ-о* (Билбил), *Благе* или *Б/л/аже* (Благој,-а), *Богде* (Богдан), *Боге* (Богоја, Богдан, Богомил), *Боже,-о* (Божин, Божидар), *Бое* (Бојан), *Боре,-о* (Борис), *Бране* (Бранко), *Боше* (Бошко), *Бубе* (Љубомир), *Буде,-о* (Будимир), *Ване* (Вангел), *Васе* (Васил), *Веле,-љо* (Велјан, Велимир), *Виде* (Видан), *Вите* (Витомир, Виктор), */В/ладе,-о* (Владимир), *Вое* или *Војне* (Воин, Воислав), *Гаве* или *Гавре,-о* (Гаврил), *Гене* (Генади,-ја), *Гиге,-о* (Глигур), *Гере* (Герасим), *Гоге,-о* или *Годе* (Георги), *Грозде* (Гроздан), *Даве* (Давид), *Даме* (Дамјан), *Дане* (Данаил, Данило), *Диме* (Димитар), *Добре* (Добрислав), *Драге* или *Драже* (Прилеп) < Драган, *Душе* (Душан), *Жаре* (Жарко) *Живе*, *Ефте,-о* (Ефтим), *Заре* (Прилеп) < Зарија, *Ѕ/в/он-е* (Ѕвонимир), *Зоре* (Зоран), *Иве,-о* (Иван), *Игне* (Игнат), *Иле,-о,-љо* (Илија), *Јане* (Јанкула), *Јове* (Јован), *Јорге* или *Јоре* (Малеш.) < Јордан, *Јосе* (Јосиф), *Кале* (Ресен) < Калија, *Кире* (Кирил), *Косте,-о* или *Коте* (Костадин), *Крале*, *Крсте*, *Круме* (Крум), *Кузе* (Кузман), *Ладе* (Владимир), *Лазе,-о* (Лазар), *Луке* (Лука), *Љубе,-о* (Лубен, Љубомир), *Мане* (Манасија), *Маре* (Марин,-ко, Марко), *Мете* (Методија), *Миле* (Милан, Милутин, Милош), *Мире,-о* (Мирко, Мирослав), *Митре* или *Мите,-о* (Димитар), *Моме* (Момир, Момч-ула,-ило), *Наке,-о*, *Номе*

(Охрид) < Наум, *Нике* (Никола), *Нове* (Новак), *Огне* (Огнен), *Оле* (Оливер), *Орде* (Ордан), *Пан/д/е,-о* или *Пане* (Панајот), *Пене*, *Пере,-о* или *Петре* (Петар), *Раде* (Радомир, Радосав), *Разме*, *Рафе* (Рафаил), *Ринде* или *Ристе,-о*, *Русе*, *Саве,-о* (Сава), *Сазде,-о*, *Саре* (?), *Симе,-о* (Симон < Симеон), *Славе*, *Слобе* (Слободан), *Соте* (Сотир), *Софре* (Софрониј-а), *Спасе,-о* (Спасен), *Спире,-о* (Спиридон), *Сребре*, *С/т/резе,-о*, *Стаме* (Стамат), *Стане* (Станислав,-мир), *Стеве,-о* (Прилеп) или *Стефе* (Стеван, Стефан), *Страте*, *Тане* (Танас), *Толе* (Анатолиј), *Тоде* (Тодор), *Томе* (Тома, Томислав), *Тофе Т/е/офил*, *Трае* (Трајан), *Трене*, *Трипе* (Трипун), *Трифе* (Леринско) < Трифун, *Фиде* (Фидан), *Фоте* (Фотија), *Цобе* (Слободан), *Чеде* (Чедомир), *Чоме* (Порече) < *Стојмир* и др., или: *Агне* (Агнија), *Анѓе* (Ангелина), *Ане* (Ана), *Биле* (Билјана), *Благе* (Блага, Благуња), *Богде* (Богдана), *Бое* (Бојана), *Буде* (Будимка), *Васе* (Василка), *Вере* (Вера), *Вите* (Викторија), *Гајте* (Гајтана), *Гале* (Галина), *Горде* (Гордана), *Грозде* (Грозда,-на), *Дане* (Дан-а,-ица), *Даре* (Дар-а,-инка), *Дафе* (Дафина), *Диве* (Дивна), *Добре* (Добр-а,-ила,-инка), *Драге* (Драга) *Доне* (Донка), *Душе* (Душанка), *Еле* (Елена), *Епсе* (Епс-а,-имана), *Живе* (Живка), *Заге* (Загорка), *Здраве* (Здравка), *Злате* (Злат/к/а), *Зоре* (Зора), *Зое* (Зоја), *Иве* (Иванка), *Илве* (Илвана), *Иле* (Илинка), *Јас/м/е* (Јасминка), *Јове* (Јованка), *Јорде* (Јорданка), *Кале* (Берово) < Калина, *Кате* (Ката, Катерина), *Ките* или *Крсте* (Крстана, Христина), *Красе* (Красимира), *Круне* (Круна), *Лиле* (Лилјана), *Љубе* (Љуб-а,-ица), *Магде* (Магда,-лена), *Маќе* (Охридско) < Македонка, *Маре* (Марија), *Миле* (Милјана), *Мите* (Митана), *Мире* (Мирјана), *Наде* (Над-а,-ежда), *Неде* (Неда), *Нете* (Нетка), *Нике* (Николина), *Оле* (Олга), *Орде* (Орданка), *Паве* или *Пале* (Св. Николе) < Павлина, *Панде* (Пандора), *Паре* (Параскева), *Пере* (Перс-а,-ида), *Раде* (Рад-а,-мила), *Рајне* (Рајна), *Росе* (Рос-а,-ана), *Руже* (Ружа), *Русе* (Руса), *Саве* (Сава), *Славе* (Слав-ка,-јанка), *Слобе* (Охрид) < Слободанка, *Софе* (Софија), */С/пасе* (Спас-а,-ија), *Стане* (Станка), *Стојне* (Стојна < Стојанка), *Стеве* (Стеванка), *Стое* (Стоја), *Суте* (Св. Николе) < *Сута* (Султана), *Тоде* (Тода, Тодорка), *Трпе* (Трпана), *Усте* (Устина), *Фиме* (Фим-а,-ија), *Фросе* (Фрос-а,-ина), *Христе* (Христина), *Царе* (Царинка), *Цвете* (Цветанка), *Цобе* (Леринско) < Слободан,-ка, *Цоне* (Цона < Стојанка), *Чеде* (Чедомирка).

Аналогно на вакви галовни форми се образувани и понови односно „модерни“ галовни имиња од видот:

*Вес/н/е* (Весна), *Ире* (Ирина), *Јуле* (Јулија), *Лиде* (Лидија), *Ма/р/ге* (Маргарита), *Нике* (Николина), *Оле* (Оливера, Оливета), *Розе*, *Светле* (Светлана), *Снеже* (Снежана), *Соње* (Софија), *Сузе* (Сузана) итн.

б) Галовни форми образувани со испуштање на првиот дел (слог,-ови или звук) од личното име:

*Боде* (Слободан,-ка), *Ване* (Иван, Јован), *Гане,-о* (Драган), *Геле* (Ангеле), *Гоне* (Благој), *Гуте* (Драгутин), *Дане* (Јордан, Слободан), *Даре* (Божидар), *Дине* (Костадин), *Доне* (Андон, Спиридон), *Доре* (Тодор), *Досе* (Теодос), *Јане* (Стојан), *Киме* (Ресен) < Јоаким, *Коле* (Никола),

*Копе* (Прокопиј), *Ламбе* (Харалампиј,-а), *Лесе,-о* (Берово, Алексо), *Лике* (Светолик), *Мане* (Емануел), *Моне* (Симон), *Мире* (Властимир, Десимир, Крстомир), *Мите* (Митре < Димитар,-ија), *Насе* (Кумановско) < Атанас, *Насте* (Анастас), *Нисе* (Станислав), *Пиде* (Охрид) < Елпида, *Саве* <Борис/л/ав, Добросав, *Санд/р/е* или *Сане*, *Цане* (Александар), *Тане* (Атанас-ко), *Тасе* (Анастас, *Тиме* (Ефтим), *Тине*, *Тоне* (Антон, Аритон), *Тоде* (Методија), *Тире* (Сотир), *Фине* (Берово)<Серафин/м/; или:

*Бине* (Малеш.) < Голубина, *Боде* или *Боте* (Штип, Св. Николе) < Слоботка < Слободанка, *Ване* (Иванка, Иливан-а,-ка), *Вене* (Невена), *Вете* (Елисавета), *Гуне* (Благуња), *Дане* (Скопско) < Слободанка, *Доне* (Берово, Штип) < Македонка, *Доре* (Тодора), *Жане* (Снежана), *Коле* (Николета), *Леве* (Прилепско)<Милева, *Лене* (Елена), *Лете* (Виолета), *Лефте* (Елефтерија), *Лине* (Илинка), *Миле* (Емилија), *Насте* (Анастасија), *Неже* (Снежана), *Пасе* (Охрид) < Аспасија, *Раде* (Порече)<Драг-а,-на, *Ро/д/не* (Родна < Благородна), *Сан/д/е* (Санда<Александра), *Таше* (Наташа), *Тине* (Христина) и др.

г) Галовни форми образувани од дел на основното име добиено по пат на соединување на несоседни слогови, односно гласови:

*Бане* (Кумановско) < Слободан, *Боне* (Бојана, Борјана), *Заре* (Захарија), *Виле* (Виолета), *Гиле* (Гаврил), *Јане* или *Јоне* (Јован), *Мане*, *Моне* (Симеон), *Нане* (Кочанско) < Најден, *Нуме* или *Нуне* (Наум), *Нене* (Невена), *Рампе* (Харалампиј,-а), *Тане* (Малеш) < Стојан, Трајан, *Тасе* (Порече) < Атанас,-ија), *Тиме* (Стоимен), *Тосе* (Теодос,-ија), *Цене* (Цветан,-ка), *Цоне* (Стојан,-ка), *Чоме* (Порече) < Стоимир.

Од приведените примери се гледа дека најраспространети се оние кои се образувани од првиот слог (тип б), што е случај и при други наставки од овој вид и кое се објаснува главно со тоа дека ваквите форми стојат релативно во потесна врска со основното име, односно полесно се образуваат од него. Галовните форми образувани со испуштање на првиот слог и особено последните, основата на кои е добиена по пат на соединување на несоседни слогови, односно гласови од личното име, се послабо распространети, но и тие се доста обични. Најчесто се среќаваат при подолги лични имиња, при што некои од нив потешко се доведуваат во врска со основното име од кое се образувани (сп. *Бане* < *Слободан*, *Гиле* < *Гаврил*, *Нисе* < *Станислав*, *Тасе* < *Анастас* и сл.). Тие во случајов внесуваат поголемо разнообразие кај галовните форми на *-е*, особено при оние лични имиња при кои се можни образувања на два и повеќе начини (сп. *Ангел* >*Геле*, покрај *Ангеле*, *Ане*; *Димитар* > *Митре* или *Мите,-о*, покрај *Диме,-о* и сл.).

За извесен број форми на *-е* карактеристично е, меѓутоа, дека поради честата употреба и особено поради губењето на непосредната врска со основното име доаѓа, повеќе или помалку, до изблоднување или губење на експресивната нијанса на оваа наставка, така што ваквите образувања во случајов го заменуваат основното име, на пример:

*Андре,-о*, *Ангеле*, *Добре*, *Доксе*, *Здраве*, *Наке,-о*, *Павле*, *Петре*, *Томе,-о*, *Тофе*, *Рафе* (Рафаил,-о), *Русе*, *Славе*, *Софре,-о*, *Ставре*, *Страте*, *Тофе*, *Трене*, *Трпе* и др. Независно од тоа во која мерка експресивната нијанса е избледнета или останува негибната, во голем број примери ваквите форми го заменуваат основното име, што се потврдува, меѓу другото, и од низа презимиња од видот *Андреески*, *Анев*, *Антески*, *Блажески*, *Бубевски*, *Велев*(*ски*), *Тасев*(*ски*), *Тонев*(*ски*), *Утевски*, *Фотев*, *Цаневски*, *Цонев* и др.

*Наставката -о* (<-*о*). Во поглед на функциите има големи сличности со наставката -*е* (<-ѧ), при што во низа случаи се употребува напоредно со неа или место неа. За разлика од -*е* служи само за образување на машки галовни имиња. Најмногу е застапена во северните и источномакедонските говори во кои ја има функцијата на -*е*, макар што последнава не им е и ним непозната. Во останатите говори обично се среќава напоредно со -*е*, која со истата функција е сепак далеку пораспространета. Во примери каде што постои напоредна употреба на -*е* и -*о*, експресивноста на примерите со наставката -*е*, како што одбележивме, е нешто поголема (в. стр. 348). Од друга страна, во оние примери каде галовноста е избледена или ослабната, засилувањето на ваквата нијанса станува со упростување на согласнички групи (*Бажо* <*Блажо*, *Гаво* <*Гавро*, *Ито* <*Ристо*) или по пат на додавање други наставки (-*ко*, -*ле*, -*че* и сл.).

Инаку за формите на -*о* карактеристично е дека повеќесложните форми се среќаваат сосем ретко и обично се без галовна нијанса во значењето (сп. *Алексо* < Алексиј, *Михаило*, *Радмило*, *Рафаило* и сл.). Образувањето на галовните имиња на -*о* е слично на оние на -*е*, т. е. обично станува со додавање на наставката -*о* кон првиот или вториот дел од личното име, на пример:

а) Галовни форми добиени со додавање на -*о* кон првиот дел (слог) од личното име:

*Андро* (Андреја), *Арсо* (Арсен,-ија), *Биљо* (Билбил), *Б/л/ажо,-е* (Благоја), *Божо* (Божидар, Божин), *Боро* (Борис), *Будо*, -е (Будимир), *Васо -е* (Васил,-ија), *Вељо* или *Вело* (Велјан), *Вено* (Венијамин), *Владо,-е* (Владимир), *Војо* (Војдин, Воин, Воислав), *Вуко* (Вукадин, Вукашин), *Гав/р/о* (Гаврил), *Геро* или *Ѓеро* (Герасим), *Ѓиго* (Глигур <Глигор), *Дело,-љо* (Делјан), *Димо* (Димитар), *Драго* (Драган, Драги), *Ѓорго*, *Ѓоро* (Ѓорѓи,-ја), Ефто (Ефтимиј,-а), *Захо* или *Ѕако* (Захарија), *Злато,-е* (Златан), *Ѕвоно* (Ѕвонимир), *Иво* (Иван), *Игно* (Игнат,-ија), *Ило* или *Иљо* (Илија), *Исо* (Исаил), *Јово* (Јован), *Киро,-е* (Кирил), *Климо,-е* (Климент), *Косто,-е* (Коста,-дин), *Крсто,-е*, *Кузо,-е* (Кузман), *Ладо,-е* (Владимир), *Лазо,-е* (Лазар), *Љубо,-е* (Љубен), *Маро* (Марин), *Мато* (Матеја), *Мико* или *Михо* (Михаил,-о), *Мојсо* (Мојсија), *Момо* (Момир, Момчула), *Нако,-е*, *Најдо* (Најден), *Пано*, *Пандо* (Панајот), *Перо,-е* (Петар), *Рафо,-е* (Рафаил), *Ристо* (Христифор), *Саво,-е* (Сава), *Саздо*, *Свето,-е* (Светислав), *Симо,-е* (Симеон, Симјан), *Спасо,-е* (Спасен), *Спиро,-е* (Спиридон), *Србо* (Србин), *Стево,-е* (Стеван), *Стефо*, *Стрезо*, *Темо* (Темелко), *Тењо*, *Томо,-е* (Тома), *Трифо* (Трифун), *Цвето* (Цветан), *Штерјо* (Штерија) и др.

б) Галовни форми образувани со додавање на *-о* кон дел од личното име добиен со испуштање на првиот слог (глас) или слогови:

*Ванdо* или *Вано,-е* (Иван), *Воjо* (Добривоj), *Гомо* (Кочанско) < Драгомир, *Дано* (Јордан), *Дино* (Костадин), *Ито* (Кичевско) < Ристо, *Кољо* (Никола), *Ламб(р)о* < Харалампи, *Леко* или *Лексо* (Алексиј), *Мито,-е* (Димитар), *Насо* (Атанас), *Тимо* (Ефтим), *Фемо* (Ефрем) и др.

в) Галовни форми образувани со додавање на *-о* кон дел од личното име добиен попат на соединување на (не)соседни гласови:

*Гаљо* (Гаврил), *Панто* (Панајот), *Рамо* (Хараламли), *Тано,-е* (Кочанско) < *Стојан*, *Тасо,-е* (Малеш.) < Атанас и др.

Врз основа на приведените примери може да се заклучи дека повеќето од нив се среќаваат и со наставката *-е*. И покрај тоа што се обични и познати, повеќе или помалку, на сите народни говори, ваквите образувања во споредба со оние на *-е* имаат поограничен карактер. Слично на оние со наставката *-е*, најчести меѓу нив се примерите што се образувани со додавање на *-о* кон првиот дел (слог) од личното име. Од друга страна, слабеењето и избледнувањето на врската со основното лично име, а во извесна мерка и честата употреба, придонесле за слабеењето или дури губењето на експресивната нијанса во значењето на извесни вакви образувања, на пример: *Алексо*, *Мато*, *Мојсо*, *Нако*, *Пано*, *Саво*, *Стрезо*, *Томо* и др. Но речиси наполно независно од тоа дали експресивната нијанса кај образувањата од овој вид се пази или е веќе нешто замаглена, многу од нив имаат функција на лично име, што се потврдува исто така од низа презимиња, основата на кои содржи образување на *-о*, на пример: *Алексов(ски)*, *Антов*, *Арсовски*, *Антовски*, *Васов*, *Видов*, *Гигов* итн.

*Наставките -ја* и *-јо* (< *ј* + *-а*, *-о*). Имаат поново потекло, т.е. добиени се од елементот *-ј-* и наставките *-а -о*. Самиот елемент *ј* во случајов можел да биде преземен од примери како што се *Бојо*, *Стојо* < *Бојан*, *Стојан*, или да се развие пред наставките *-а* и *-о* (*Каја*; *Мијо*). Независно од тоа како настанале, денес се сфаќаат како одделни наставки. Првата (*-ја*) служи за образување женски а втората (*-јо*) за машки галовни имиња. Во говорите, меѓутоа, и двете се карактеризираат со доста ограничена распространетост. Нешто почесто се застапени во Малешевијата, Тиквеш и др., но извесни примери од видот *Мијо*, *Пејо* обично се среќаваат како општонародни. Меѓу ограничениот број примери на *-ја*, *-јо* можат да се приведат, на пример, следниве образувања:

*-ја*: *Зоја* (Малеш.) < Зора, *Зуја* (Тетовско), *Каја* или *Кија* (Малеш) < Катерина;

*-јо*: *Кајо*, *Којо* или *Косјо* (Дебарско) < Костадин, *Мијо* (Милан), *Пајо* (Павле), *Пејо* (Петар).

Познатите особености и тенденции кај галовните форми со други наставки наоѓаат одраз и при образувањата на *-ја*, *-јо*. Така, и тука доаѓа

до оддалечување од основното (личното) име и до замаглување на хипокористичната нијанса во значењето. Засилувањето на последнава обично се врши со додавање кон основата *-ка*, *-ко* (на пр. *Зојка*, *Пејка*, *Пејко*). Од друга страна, и тука машките галовни имиња послужиле за основа на презиме, на пример: *Мијовски*, *Пејовски* и сл.

*Наставките -ле*, *-ло* (*-л* и *-е*, *-л* и *-о*). Аналогно на *-е* и *-о* претставуваат дублетни наставки кои по значење наполно се совпаднуваат. Така, сé она што беше истакнато за односот меѓу наставките *-е* и *-о* наоѓа одраз и кај *-ле* и *-ло*, само со таа забелешка што распространетоста на последниве наставки далеку заостанува зад онаа на *-е* и *-о*. Од друга страна, *-ло* во однос на *-ле* има сосем ограничен карактер, а во поглед на функцијата се разликува од неа главно по тоа што е застапена само кај машки галовни форми, додека со *-ле* се образуваат како машки така и женски галовни имиња, што веќе доста значи за распространетоста, односно продуктивноста на секоја ваква наставка. За *-ло* е карактеристично и тоа дека е позната само на некои од нашите говори, каде обично се употребува напоредно со *-ле* (*Бале* и *Бало* < *Благоја*). Од сето ова произлегува дека главно задржување во случајов бара наставката *-ле*.

Освен на македонскиот, главно со истите функции и особености, позната им е и на соседните словенски јазици, кое секако зборува за нивното меѓусебно влијание, како и за поново, веројатно балканско потекло на *-ле*. Во нашите говори има нееднаква распространетост и продуктивност, но позната им е, повеќе или помалку, главно на сите. Со неа се образуваат тросложни и двосложни машки и женски имиња, при што последниве предимно од првиот дел на личното име, така што формите образувани од вториот дел или на друг начин се доста ретки, на пример: *Ванле* (Иван, Јован), *Гинле* (Ангелина). Меѓу галовните форми на *-ле* можат да се приведат, на пример, следниве образувања:

Тросложни галовни форми (образувањето на ваквите галовни имиња станува со додавање на *-ле* кон основата):

*Паунле* (Пауна), *Танасле* (Танас<Атанас) и др.

Двосложни галовни форми:

а) Образувања добиени од првиот слог:

*Бале*<*Благоја* или *Блага*, *Бранко* (Кичевско), *Бодле* (Божидар), *Боле* (Бошко, Богатин), *Букле* (Кичевско), *Буле* (Будимир), *Васле* (Васил), *Војле*< Воислав (Порече), *Гале* (Гаврил), *Гиле* (Глигур), *Годле* (Годе< Георги), *Дале* (Драгољуб, Драгомир), *Доле* (Кичевско) < Добривој, *Дуле* (Душан, Душанка), *Ѓоле* (*Ѓорѓи*, *-ја*), *Жиле* (Живко), *Золе* (Охрид)< Зоран, *Јоле* (Јован,*-ка*, Јордан), *Јотле* (Костурско), *Коле* (Прилепско) <Коста, *Крле* (Крсте,*-о*), *Кузле* (Кузман), *Лазле* (Костурско)<Лазар, *Лале* (Владимир, Лазар), *Мале* (Марко, Марија), *Нале* (Најден), *Нумле* (Наум), *Пале* (Павл-е,-ина, Спасен), *Рале* (Рад-е,-а), *Риле* (Ристо), *Столе* (Порече)< Софронија), *Спале* (Спасен), *Стале* (Анастас), *Стокле* (Костантин), *Столе* (Стојан), *Тале* или *Трајле*, *Трале* (Трајан,-ка), *Толе* (Тодор), *Томле* (Томе), *Хриле* (Христо), *Цале* (Славејко, Саво), *Целе* (Цветан, Цветко),

*Цоле* < Стојан (Малеш) или Серафим (Прилеп), Софронија (Порече), *Чале* (Часлав), *Џоле* (Дебарско) < Ѓорѓи; или: *Васле* (Василка), *Ѓурле* < Ѓурѓа (Костурско), *Дафле* (Дафинка), *Доцле* (Доста), *Зале* (Захарија), *Злашле* (Костурско) < Злата, *Зојле* (Зоја), *Кашле* или *Кале* (Ката < Катерина), *Лиле* (Лидија), *Луле* (Пореч̣е) < Руж-а,-ица, *Менле* (Менка), *Нашле* (Наталија), *Недле* (Неда), *Пале* (Павлина), *Сшоле* (Стојна), *Тале* (Трајанка), *Цале* (Славка, Страхил), *Цоле* (Порече) < Софронија.

б) Образувања добиени со испуштање на првиот дел, слог или глас од личното име:

*Ванле* (Иван, Јован), *Гинле* (Ангелина), *Гуле* (*Глигур*) *Ла*(*н*)*ле* (Велјан), *Лешле* (Виолета), *Насле* (Танас), *Тиле* (Костурско) < Сотир, *Толе* (Стојан), *Цале* (Александар), *Циле* (Васил) и др.

Приведените примери даваат да се заклучи дека образувањата на *-ле*, општо земено, имаат прилична распространетост, но главно во дел од нашите народни говори. Во некои случаи наставката *-ле* навистина минала и на понови примери (сп. *Нашле* и сл.), но ваквите примери се сепак ретки, што значи дека оваа наставка релативно слабо се користи за образување нови галовни форми, кое секако укажува на нејзините ограничени продуктивни можности. Од друга страна, за одбележување е исто така дека ваквите форми во споредба со други галовни образувања значително поретко имаат функција на основно име (сп. *Крле*, *Сшале*, *Сшоле*, *Толе* и др.), притоа главно заради губењето или избледнувањето на врската меѓу нив и основното име. Освен кај приведените примери, истава наставка е застапена во извесен број презимиња, на пример: *Балески*, *Галески*, *Лалевски*, *Налев*, *Ралев*, *Рулевски*, *Сшалев*.

Од друга страна, за одбележување при оваа наставка е и тоа дека влегува во состав на наставките *-цле*, *-лче*, каде првата е добиена по контаминација на *-це* и *-ле*, а втората од *-ле* и *-че*. Во првиот случај (*-цле*) функција на засилување на галовното значење има наставката *-ле* а во вториот (*-лче*) — наставката *-че*. И едната и другата дериватна наставка се застапени во некои говори со доста ретки примери од видот *Ацле* (Аце), *Ицле* (Ице); или *Палче* (Пале < Павлина), *Цилче* (Костурско) < Васил,-ка и сл., така што и двете наставки имаат дијалектен карактер. Галовните форми од овој вид обично не ги минуваат рамките на интимното, т. е. се употребуваат главно во семеен или другарски круг на дадено лице.

*Насшавкаша -ла* (< *-ле* и *-а*). Образувана е аналогно, односно соодветно на наставката *-ле*, со заменување на *-е* со *-а* која, како и при други наставки, служи за обележување женски род. Она што беше изнесено за *-ле* се однесува главно и за оваа наставка, со таа разлика што е послабо распространета и тоа предимно во некои од нашите говори. Слично на наставката *-ле*, со неа се образуваат галовни форми од првиот или вториот дел на основното име, при што формите образувани од првиот дел преовладуваат над оние од вториот дел, на пример:

*Бала* (Кичевско) < Блага или Бранка, *Вула* (Порече) < Вукица, Волкана, *Дола* (Д. Хисар) < Доста, *Дула* (Душанка), *Зула* (Кичевско) <

Зуграфија, *Кила* (Прилепско) < Христина, Крстана, *Лала* < Рад-а,-мила, *Нула* (?), *Пала* (Кичевско) < Параскева, Павлина, *Тала* (Порече) < Трајанка, Стаса (Костурско), *Цала* < Саракинка, Салвида (Порече), *Цела* (Кичевско) < Цветанка), *Цола* (Леринско) < Софија, *Цула* (Берово) < Анастасија, *Чала* (Прилепско) < Славка; или: *Дола* (Кичевско) < Теодосија), *Тола* (Дебарско) < Викторија, *Лела* (Елена) и др.

Освен женски галовни имиња, во извесни говори (малешкиот и др.) со оваа наставка се образуваат и машки галовни форми, на пример: *Гила* (Гаврил), *Цола* (Александар) и др. Како приведените така и последниве образувања се карактеризираат со ограничена распространетост, а самата наставка *-ла* во однос на други вакви наставки е слабопродуктивна. Образувањата од овој вид во извесни наши говори — северномакедонските и др.—се изгледа наполно непознати. Релативно слабата распространетост на оваа наставка се објаснува пред сѐ со фактот дека галовната нијанса што ја изразува заостанува зад онаа на други вакви наставки (*-е*, *-це*, *-че*, *-ле* и др.), во кои сретнува конкуренција. Од друга страна, за одбележување е дека во извесни наши говори оваа наставка истапува во форма на *-ља*, на пример: *Дуља* (Душанка), *Таља* (Трајанка) и др.

*Наставките -це* и *-цо*. Претставуваат дублетни наставки кои се образувани аналогно на *-е* и *-о*. За основна во случајов треба да се земе *-це*, која е добиена по пат на палатализација на *к* пред *е*, т. е. од *-к-*, додека втората всушност претставува варијанта која настанала со вкрстување на *-це* и *-о* (на пр. *А-це* и *-о*> *А-цо*). Во поглед на значењето овие две наставки обично не се разликуваат меѓу себе, дури и во случаи кога постои напоредна употреба (*Ице* и *Ицо*, *Пеце* и *Пецо*) или пак образувањата на *-е* имаат нешто поголема експресивност спрема оние на *-о*. Наставката *-це* се разликува од *цо* и по тоа што служи за образување како машки така и женски галовни имиња, додека оние на *-цо* се ограничени само кај машки галовни имиња, така што веќе и поради овој факт *-це* има поголема распространетост од *-цо*. При машки галовни имиња во говорите обично се забележува напоредна употреба на *-це* и *-цо* (извесни примери сепак се среќаваат само со наставката *-це*) или превладување на едната од нив, при што втората (*-цо*) е карактеристична за источномакедонските говори, а во извесна мерка и за охридскиот, ресенскиот и др. западномакедонски говори (сп. *Коцо*, *Мицо*, *Рацо* итн.). Во однос на образувањето овие две наставки не се разликуваат од веќе разгледаната наставка *-ле*. Така, и тука галовните форми претставуваат двосложни образувања кои се најчесто добиени со додавање на *-це* (*-цо*) кон првиот и далеку поретко кон вториот дел на личното име, на пример:

а) Галовни имиња образувани од првиот дел (слог) на личното име:

Машки галовни имиња:

*Анце* (Андреја), *Аце*, *-цо* (Александар, Атанас, Андреја), *Баце* (Благоја, Бранко), *Боце* (Богатин, Богдан, Богоја, Божин, Борис), *Ваце* (Прилепско) < Васил,-ка, Владимир, *Вецо* (Тетовско) < Велко, *Вице*

(Видосав, Виктор, Витомир), *Гаце,-цо* (Гаврил), *Гице* (Глигор), *Гонце* ( ? ), *Гоце* (Ѓорѓи, Гордан, Горјан), *Даце* (Драг-ан,-о-љуб), *Дице* (Димитар), *Доце* (Доброслав, Добривој), *Дуце* (Душан), *Ецо* (Ефтим), *Јоце, -о* (Јован, Јордан), *Ице,-цо* (Илија, Ристо), *Каце* (Охридско) или *Коце* (Ресен, Леринско) <Крсте, Крстана, *Киџе,-цо* (Кирил, Крсте, Христо), *Коце,-цо* (Коста, -дин,-нтин, Ковил), *Круце* (Кочанско) < *Крум*, *Крце* (Кумановско) < Крсте, *Лаце* (Лазар, Владимир), *Маце* (Манасија, Марјан), *Меце* (Малеш.) < Методија, *Мице,-цо* (Милан, Митре, Милош, Мирон, Михаило), *Нице,-цо* (Никола), *Оце* (Кичевско) < Оливер, Олга, *Орце* (Ордан), *Паце* (Павле), *Пеце,- цо* (Петар), *Раце,-цо* (Раде, Радивој, Ратко), *Рице* (Ристо), *Таце* (Кумановско) < Трајко, *Тоце* (Тодор) и др.:

Женски галовни имиња:

*Анце* (Порече) < Анастасија, *Боце* (Кумановско) < Борка, *Ваце* (Охридско)<Васка), *Веце* (Вера), *Вице* (Виолета), *Гоце* (Гордана), *Даце* (Кумановско) < Даница), *Доце* (Дост-а,-ана), *Дуце* (Леринско) < Душанка, *Зоце* (Зора), *Јаце* (Д. Хисар)< Јасминка, *Коце* (Костадинка), *Маце* (Марија), *Неце* (Неда), *Оце* (Олга), *Паце* (Павлина, Пандора, Спасија), *Раце* (Радмила, Драгана), *Таце* (Трајанка), *Тоце* (Тодорка), *Цаце* (Славка), *Цеце* (Цветанка, Светлана) и др.

б) Машки и женски галовни имиња образувани по патна испуштање на првиот дел, слог или звук:

*Боце,-цо* (Слободан), *Буце* (Кумановско <Љубомир), *Веце* (Кумановско) < Оливера, *Геце* (Ангел), *Гоце* (Георги), *Коце* (Никола), *Леце,-цо* (Алексо, Александар), *Наце* (Анастас, -ија, Атанас), *Поце* (Апостол, Спасија, Спасена), *Раце* (Драгана) и др., како и примери од видот *Баце* (Кумановско) < Слободан кои се образувани од несоседни слогови.

Од приведените примери се гледа дека наставките *-це* и *-цо* се доста распространети, особено првата, за продуктивноста на која зборуваат и примерите од видот *Оце* (Оливер), кои се затврдени во поново време. Галовната нијанса обично насекаде е добро запазена, но и тука, слично на образувања со други наставки, доаѓа до заменување на основното (лично) име од страна на неговата галовна форма (главно во примери кои претставуваат машки лични имиња, на пр.: *Аџо*, *Гоце*, *Орце*, *Пеце* и др.). Освен во приведените примери, траги од овие две наставки се запазени и во извесен број презимиња, на пример: *Ацев*(*ски*), *Боцев*(*ски*), *Вацев*; *Гицев*, *Гоцевски*, *Дацев*(*ски*), *Доцевски*, *Ецов*, *Ицев* итн.

Во особеностите на оваа наставка треба да биде споменато и тоа дека послужила за образување на дериватната наставка *-енце*, додека при образувањата на *-цко* е самата поткрепена од наставката *-ко* (в. стр. 377).

*Наставката -енце* < *-ен* (ѧ) и *-це*. По сè изгледа настанала во примери од видот *детенце* (< *детѧ* и *-це*), каде се сфатила како одделна наставка која отпосле минала и на галовни форми какви што се *Боренце*, *Иценце*, *Гиленце*, *Наумченце*, *Томченце* итн. Денес со неа се образуваат

како машки така и женски галовни имиња. За разлика од повеќето наставки со хипокористично значење ваквата нијанса при *-енце* е обично придружена и од деминутивност. Затоа галовните имиња на *-енце* се применуваат главно кон лица од детска возраст. Експресивната нијанса тука е толку потцртана, што не доаѓа до мешање односно заменување на основното име од страна на неговата галовна форма, поради што образувањата на *-енце* односно *ленце*, *-ченце*, за разлика од многу други галовни форми, немаат функција на основно име. Но независно од тоа некои вакви форми влегуваат во основата на презимиња, на пример: *Коленцев*, *Миленцев*, *Митренцев* и др. За оваа наставка е карактеристично, освен тоа, дека обично се додава не кон основата на личното име, туку направо кон галовните форми на *-е*, *-ле* или *-че*. Така, во принцип од секое галовно име на *-е*, *-ле* и *-че* (машки или женски) може да се образуваат и такви на *-енце*, на пример:

*Аценце*, *Боренце*, *Васенце* (Васил, Васка), *Владенце*, *Гигенце*, *Годенце* (Георги), *Зоренце* (Зора, Зоран), *Иценце* (Илија), *Катенце* или *Кетенце* (Катерина), *Киренце*, *Кузенце* (Кузман), *Лиденце* (Лидија), *Лиленце* (Лилјана), *Љубенце* (Љубомир, Љубен, Љуба), *Магденце*, *Маренце* (Марија), *Миленце* (Милан), *Мименце* (Порече) < Мимоза, *Перенце* или *Петренце*, *Ристенце*, *Руженце*, *Трајленце* (Трајко < Трајан) итн., или:

*Иценце* (Ристо), *Насенце* (Танас), *Цаненце* (Александар, Стојан); или: *Коленце* (Никола), *Гиленце* (Глигур); *Борченце*, *Ванченце* (Ванче < Иван), *Глигурченце*, *Коченце* (Кочо), *Наумченце*, *Стевченце* (Охрид), *Томченце*; или: *Катченце* (Ката,-ерина), *Ленченце*, *Ниченце* (Николина), *Венченце* (Невенка) и др.

*Наставката -ца* (<*-це* и *-а*). Слично на наставката *-ла* (<*-ле* и *-а*), добиена е по пат на заменување на *-е* со *-а*, која и тука истапува во функција на обележување на женски род. Како и наставката *-ла*, служи за образување на женски галовни имиња, додека образувањата на *ле* и *-це* претставуваат како женски така и машки галовни имиња. За разлика од *-ла*, позната им е, повеќе или помалку, на сите македонски говори, така што има општомакедонски карактер. Но и покрај поголемата распространетост, нејзината продуктивност е во голема мерка ограничена од постоењето на други наставки со галовно значење: *-е*, *-ле*, *-це*, *-че* (во прв ред *-це*), кои притоа имаат нешто поголема експресивност во значењето (сп. на пр. *Горде*, *Гоце* или *Дане*, *Данче* : *Гоца* < *Гордана*). Затоа при потреба на истакнување поголема експресивност секако ќе се употреби не *-ца*, туку една од споменатите наставки.

Од веќе познатите причини, образувањето на галовни форми на *-ца* станува исто така најчесто со додавање на *-ца* кон првиот дел (слог) од личното име и значително поретко кон вториот дел од основата на личното име, односно со испуштање на првиот дел (слог или глас). Ако се исклучат ретките форми од видот *Марица* (Марија), образувањата на *-ца* претставуваат двосложни галовни форми, што е, впрочем, најчеста појава кај нашите галовни образувања. Тука можат да се приведат, на пример, следниве галовни форми:

а) Галовни форми образувани од првиот слог на личното име:

*Аца* (Александра, Ангелина), *Баца* (Блага,-уња), *Беца* (Бевцена), *Боца* (Богданка, Борјанка, Борка), *Веца* (Велика, Веселинка), *Вица* (Виданка, Виолета), *Гаца* (Галена), *Гоца* (Гордана, Гроздана), *Гонца* ( ? ), *Доца* (Достана, Донка, Добрила), *Дуца* (Д. Хисар) < Дукадинка, *Гуца* (Гуда), *Еца* (Елена, Велика), *Ица* (Илинка, Христина, Ристана), *Јоца* (Јованка, Јорданка), *Каца* (Калина, Каравилка, Катерина), *Кица* (Кристина, Крстана), *Коца* (Костадинка), *Маца* (Марија), *Мица* (Митра, Милева, Миланка, Смилјана, Мирка), *Наца* (Наталија, Над-а,-ежда), *Неца* (Порече) < Неда, *Ница* (Николина), *Нуца* (Кичево) < Ана *Оца* (Олга), *Паца* (Параскева, Пауна, Пандора, Спасија), *Пеца* (Струмица) < Петранка, *Раца* (Радмила), *Таца* (Трајанка, Стојанка), *Тоца* (Тодорка), *Цеца* (Цветанка, Светлана, Стефанка), *Цоца* (Софија, Стојанка, Гордана, Јованка), *Цуца* (Султана) и др.

б) Галовни форми образувани со испуштање на првиот дел односно слог(ови) од основното лично име:

*Гица* (Ангелина), *Даца* (Јорданка), *Доца* (Евдокија), *Леца* (Прилепско) < Виолета, *Наца* (Анастасија), *Таца* (Анастасија) и др.

При некои од приведените примери лесно се забележува дека се образувани од две или повеќе лични имиња (сп. *Наца* < Наталија, Над-а, -ежда, Анастасија), додека други претставуваат галовни форми од различни делови на едно исто лично име *Јоца* и *Даца* (Јорданка). Слично на образувања со други наставки од овој вид, врската со основното име кај некои од нив е доста замаглена или во секој случај отстрана тешко се воспоставува (сп. *Веца*, *Гонца*, *Нуца* и др.). Од друга страна, образувањата на *-ца* воопшто се карактеризираат со тоа што галовната нијанса во значењето е добро запазена. Но макар и ретко, некои од ваквите форми веќе се среќаваат во функција на основно име (сп. *Гонца*, *Доца*, *Ица*, *Кица* и др.).

*Настӣавкатӣа -ица* (< *-ика*). Претставува стара, општословенска наставка која се изведува од *-ика*, т. е. добиена е со палатализација на *-к-* во *-ика*. Во современите словенски јазици со иста функција истапуваат две наставки *-ка* и *-ица*, од кои во едни преовладува првата, а во други втората. Во споредба со *-ка* (в. стр. 369), оваа наставка во македонскиот јазик има далеку поограничена распространетост и продуктивност. Најмногу е застапена во северозападните и некои други говори, но позната им е и на останатите наши говори, како и на литературниот јазик. За разлика од разгледаните и други наставки од овој вид, со неа се образуваат галовни имиња предимно од основата на дадено лично име или од неговиот прв дел, на пр.: *Благица* (*Благуња*), *Бранкица* (*Бранка*), *Елица* (*Елена*) и сл. Додека за најголем дел од нашите галовни образувања е карактеристично дека претставуваат двосложни форми, имињата од

овој вид, поради самиот карактер на *-ица*, се тросложни, но се застапени и во четворосложни форми (сп. *Вангелица*, *Захарица* и сл.). Во говорите и литературниот јазик почесто се среќаваат, на пример, следниве галовни имиња:

*Аница* (Ана) или *Анкица* (Анка), *Бубица* (Буба < Билјана), *Бистрица* (Бистра), *Благица* (Блага, Благуња), *Богица* или *Божица* (Божа), *Бранкица*, *Братица*, *Вангелица* (Вангелина), *Верица*, *Викица* (Викторија), *Вукица* (Порече) < Вукана, *Гордица* (Гордана), *Горица* (Гора, Гордана), *Грлица*, *Добрица* (Кичевско) < Добр-а,-ила), *Драгица* (Драг-а,-иња, -инка), *Душица* (Душа, Душанка), *Ѓурѓица* (Ѓурѓа), *Евица* (Ева, Евгенија), *Елица* (Елена), *Еленица* (Кичевско) < Елена, *Емица* (Емилија), *Захарица*, *Златица*, *Зорица* (Зора), *Зуица*, *Ѕвездица*, *Икица* (Ики < Ирина), *Јонкица* (Ресен) < Јонка < Јованка), *Катица* (Ката, Катерина), *Лидица* (Лидија), *Љубица* (Љуба), *Магдица* (Магдалена), *Милица* (Мила) *Младица* (Кичево) < Младенка, *Надица* (Нада), *Натkица* (Натка), *Никица*, *Олгица* (Олга), *Радица* (Рада, Радмила), *Розица*, *Росица*, *Ружица* (Ружа), *Русица* (Руса), *Савица* (Сава), *Славица* (Слав-ка,-јанка), *Софица* (Софија), *Сунчица* (дојдено отстрана), *Тодорица* (Скопје) < Тодора, *Тонкица* (Тонка) или *Тоница*, *Фаница* (Фан-ка,-ија) или *Фанкица* (Фанка); или: *Наскица* (Охрид) < Анастасија и др.

Во споредба со други галовни образувања, приведените примери очигледно не се многубројни, но теоретски со *-ица* можат да се образуваат и други имиња, што во пракса сепак не е чест случај. Сето ова секако зборува за ограничената продуктивност на *-ица*. Кај повеќето примери експресивната нијанса е добро запазена, но кај некои таа е веќе доста избледнета (сп. *Даница*, *Марица*, *Милица* и др.). Независно од тоа во која мерка се пази експресивната нијанса на *-ица*, извесен број вакви примери, слично на други галовни форми, веќе имаат статус на лични имиња, (сп. *Драгица*, *Марица* и сл.). Од друга страна, за одбележување е исто така дека галовните форми на *-ица* во нашиот јазик се врзани само за женски имиња. До колку понекаде се среќаваат примери од видот *Ивица*, *Јовица*, *Новица*, *Перица* и сл. како машки лични имиња, на нашиот јазик обично му се туѓи, односно дојдени се отстрана — од српскохрватскиот јазик, каде ваквите образувања се мошне распространети.

*Наставката -че* (< *-кѧ*). Врз основа на малиот број примери на *-чѧ* од старословенскиот јазик[1]), може да се заклучи дека настанала во примери основата на кои им завршува на *-к-*, што пред *-ѧ* се палатализира во *-ч*, така што е добиено -чѧ > *-че*. Во тоа време изгледа сѐ уште не била изделена како одделна наставка, но денес заедно со *-е* претставува најраспространета и најпродуктивна наставка со деминутивно-хипокористично значење, со која можат да се образуваат галовни форми ако не од сите тогаш во секој случај од најголем број лични имиња — машки и

---

[3]) *L. Sadnik*, *R. Aizetmüller*, Handwörterbuch der altkirchenslawischen Sprache.

[4]) *Б. Марков*, О наставцима *-че* и *-чиħ*, Наш језик, књ. X, стр. 228—246.

[5]) Но скоро по овој период *-че* станала продуктивна наставка, што се потврдува од приличен број галовни имиња, на пример: „*Бранче*, *Данче*, *Милче*, *Томче*, *Тонче*, *Трајче*, *-чо*, *Груйче*". М. Соколовски, Лични имиња и називите за населени места и други месности во Велешката и Прилепската нахија во II пол. на XV в., MJ, г. XVI.

женски. Освен на македонските, позната им е и на бугарските, а во голема мерка и на српските и хрватските говори, што значи дека настанала и добила таква распространетост пред сè во југоисточниот дел на Балканскиот полуостров, притоа главно по старословенскиот период. Слично на образувањата од видот *Диме* и *Димо* и тука се можни дублетни форми на *-че* и *-чо* (*Димче* и *Димчо*). Образувањето на галовните форми на *-че* обично станува на следниве три начина: а) со додавање на *-че* кон основата од дадено лично име (тип *Аврамче*, *Горданче*); б) со додавање на *-че* кон првиот дел (слог) од основата на дадено лично име (тип *Бојче* < Бојан, Бојка); в) со додавање на *-че* кон дел од основата на дадено лично име добиен со испуштање на првиот слог или звук (тип *Ванче* < Иван, *Данче* < Богдан,*-а*, Јордан-ка); и г) со додавање на *-че* кон „основата" добиена со соединување на елементи од соседните слогови на дадено лично име (тип *Гинче* < *Ангелина*). Образувањата од првиот тип претставуваат тросложни, а останатите двосложни галовни форми, на пример:

а) Галовни форми образувани со додавање на *-че* кон основата од личното име:

*Аврамче*, *-чо*, *Ангелче*, *-чо*, *Андонче*, (*А*)*танасче*, *Благојче*, *-чо*, *Богданче*, *Бојанче*, *-чо*, *Вангелче*, *Василче*, *-чо* (Прилеп), *Викторче*, *Гаврилче*, *Глигурче*,*-чо* (Прилеп), *Горданче*, *Драганче*, *-чо*, *Емилче*, *-чо*, *Ефтимче*, *Зоранче*, *Иванче*, *-чо*, *Јаковче*, *Јованче*, *Јорданче*, *-чо*, *Костадинче*, *-чо* (Д. Хисар), *Марјанче*, *-чо*, *Мијалче*, *-чо*, *Миланче*, *-чо*, *Наумче*, *Николче*, *-чо*, *Сарафимче* или *Серафинче*, *-чо*, *Симонче*, *Слободанче*, *-чо*, *Сотирче*, *Стојанче*, *-чо*, *Танасче*, *Тодорче*, *-чо*, *Трајанче*, *Трипунче*, *Филипче*, *-чо*, *Цветанче*; или: *Билјанче*, *Благуњче* (Благуња), *Богданче* (Богдана), *Божанче* (Божана), *Василче* (Василка), *Веселче* (Весела), *Гајтанче* (Гајтана), *Горданче* (Гордана), *Грозданче*, *Даринче* (Даринка), *Дафинче*, *Еленче*, *Драганче* (Драган,-а), *Загорче* (Загорка), *Иванче* (Иванка), *Иринче* (Ирина), *Јаготче* (Св. Николе), *Јасминче* (Јасминка), *Јованче* (Јован,-ка), *Јорданче* (Св. Николе) <Јордан -ка, *Калинче* (Калина), *Катеринче*, *Лимонче* (Малеш.) < Лимонка, *Љубинче*, *Магдаленче*, *Мирјанче*, *Невенче* (Невенка), *Николинче* (Св. Николе), *Павлинче*, *Пандурче* (Пандура), *Паунче*, *Петканче* (Петкана), *Петранче* (Петранка), *Петрунче* (Петрунка), *Радмилче* (Порече) < Радмила, *Руменче* (Румена), *Ристанче* (Ристана), *Смилјанче* (Смилја), *Слободанче* (Слободан,-ка), *Сотирче* (Сотирка), *Стаменче* (Стаменка), *Султанче*, *Тодорче* (Тодорка), *Трајанче* (Трајанка), *Цветанче* (Цветан,-ка) и др., аналогно на кои се образувани и понови „модерни" имиња од овој вид:

*Анетче* (Малеш.) < Анета, *Виолетче* (Виолета), *Виторче* (Кривопаланечко) < Виторка < Викторија, *Светланче*, *Селфитче*, *Татјанче* и др.

---

[6]) Образувањата на *-чо* тука се приведуваат само до колку при запишување се сретнати напоредно со *-че*.

б) Галовни форми образувани со додавање на *-че* кон првиот слог на основното име:

а) Машки галовни имиња:

*Анче* (Ангел), *Айче* (Апостол), *Бојче* (Бојан,-ка, Богоја), *Борче* (Борис), *Бранче* (Бранко <Бранислав), *Велче* (Велко < Велјан), *Венче* (Венко <Венијамин), *Влашче*, *Војче* (Воин, Воислав), *Генче* (Генадија), *Герче* (Герасим), *Гиче* (Глигур), *Гоче* (Леринско) или Ѓорче (Ѓорѓи), *Дамче* (Дамјан), *Данче* (Данаил, *Данило*), *Давче* (Давко), *Даче*, *-чо* или *Дракче* (Драган), *Димче* (Димитар), *Дойче* (Св. Николе) < Добри, *Живче* (Живко, Живан), *Зарче* (Зарија), *Звонче* или *Ѕвонче*, *Зорче* (Охрид) < Зоран, *Здравче* (Здравко), *Ивче* (Иван, Глигур), *Илче*, *-чо* (Илија), *Јанче* или *Јаче* (Јаков), *Јовче* или *Јонче*, зависно од крајот (< Јован), *Јошче* (Костурско), *Калче* (Ресен) < *Калија*, *Кирче*, *-чо* (Кирил), *Климче*, *-чо* (Климент), *Коче*, *-чо* (Коста, -дин, -нтин), *Крумче*, *-чо* (Малеш.), *Љуйче*, *-чо* (Љубен или Љубомир), *Манче* (Берово) < Манол, *Марче* (Марко), *Миче* (Михаил, -о), *Мече* (Методија, Менко), *Милче* (Милан), *Минче* (Минол), *Мирче* (Мирко), *Најче*( ? ), *Нанче* (Нанко), *Нече*, *-чо*, *Номче* или *Нумче* < Наум, *Никче* или *Ниче*, *-чо* (Никола, Никодим), *Нојче* (Кочанско) < *Ное*, *Панче* (Пантелеј), *Пејче* (Пејко < Петар), *Перче* (Кочанско) < Петар, *Рашче* (Кочанско) < Раде < Радомир, *Руфче*, *Симче* <*Сим(е)он*, *Славче*, *-чо* (Слав-е,-ко), *Сйасче* (Спасен), *Сйирче* (Спиро <Спиридон), *Сшанче* (Станко <Станислав), *Сшефче* (Стефан), *Сшојче* или *Сшољче* (Малеш.) < Стојан, *Танче* (Танас), *Томче* (Томе, -о), *Трајче* (Трајан), *Тренче*, *Трйче* (Трп-е, -ко), *Цвешче* (Цветан), *Чаче* (Порече) < Славко и др.

Женски галовни имиња:

*Анче* (Ан-а, -ка, Ангелина, Анета, Анастасија), *Биљче* (Билјана), *Блакче* (Блага), *Бојче* (Бојка, Бојана), *Борче* (Борка), *Велче* < *Велика* (Прилепско), *Верче* (Вера), *Генче* (<Гена <Евгенија), *Данче* (Дан-а,-ица, Даниела), *Дарче* (Даринка), *Дафче* (Дафа, Дафинка), *Донче* (Дондорка), *Дракче* (Драг-а,-ана), *Живче* (Живка), *Заче* (Прилеп) < Загорка, *Здравче* (Здравка), *Елче* (Елена, Елица), *Злашче* (Златка), *Зорче* или *Зоче* (Охрид) < Зора, *Ивче* (Иванка), *Илче* (Илинка, Илка), *Јанче* (Јана < Јанина), *Јорче* (Јордана), *Јулче* (Јулија), *Лилче* (Лилјана), *Љуй-че* (Љуб-а, -ица, -инка), *Марче* (Марија), *Менче* (Леринско) или *Мече* (Прилепско) <Менка, *Милче* (Милева, Милка), *Мече* (Порече, Менка), *Мирче* или *Миче* (Кочанско) < Мирјана, *Нашче* < (Нада, Наталија), *Невче* (Невена), *Ниче* (Кочанско) < Николина, *Рашче* (Рада, Ратка), *Рајче* (Рајна), *Рушче* (Руса), *Савче* (Сава), *С/л/авче* (Славка), *Смиљче* (Смилја), *Снешче* (Малеш.) <Снежана, *Соњче* (Соња), *Софче* (Софија), *Соче* (Порече) < Софронија, *Сшанче* (Станка), *Сшојче* (Стојанка), *Сшефче* (Стефанка), *Тинче* (Тина), *Фанче* (Фанија), *Фимче* (Фимија < Ефимија), *Фронче* (Фронка), *Цвешче* (Цвета).

б) Галовни форми образувани со додавање на *-че* кон основата добиена со испуштање на првиот дел, слог или глас од личното име:

Машки и женски галовни имиња:

*Ајче* (Дебарско) < Трајко < Трајан, *Ванче*, *-чо* (Иван, Јован, Иванка, Јованка), *Ганче*, *-чо* (Драган), *Гелче* или *Гељче* (Ангел), *Гојче* (Св. Николе) < Благој, *Данче* (Јордан), *Динче* (Костадин, -ка), *Донче* (Андон, Спиридон), *Дорче* (Ресен) < Тодор, -а, *Ече*, *Верче* (Вера), *Илче* (Ресен) < Самоил, *Кољче* (Никола), *Личе* (Илија), *Мончe* (Симон), *Мирче* (Властимир, Стојмир, Крстомир), *Мишче* или *Миче* (Димитар, -рија), *Наче*. *-о* (Атанас), *Санче* (Александар), *Тимче* (Берово) < Ефтим, *Тонче* (Антон, Аритон), *Тољче* (Анатолиј), *Точе* (Кривопаланечко), *Фанче* (Дебар) < Стефан, *Цанче* (Александар); или:

*Бошче* (Слободанка), *Ванче* (Илвана), *Вешче* (Славејка, Славка), *Венче* (Невена), *Генче* (Евгенија), *Гунче* (Благуна, -уња), *Данче* (Богдана или Грозданка, Јорданка, Слободанка, — зависно од крајот), *Динче* (Костадинка), *Донче* (Македонка), *Доче* (Евдокија), *Кољче* (Ресен) < Николина, *Левче* (Милева), *Линче* (Илинка или Павлина, — зависно од крајот), *Личе* (Кочанско) < Велика, *Менче* (Порече) < Румена), *Сиче* (Анастасија, /А/спасија), *Танче* (Цветанка), *Тинче* (Христина) и др., аналогно на кои се настанати и понови образувања од видот *Бешче* (Елизабета) или *Фешче* (Елисафета), *Жанче* (Снежана), *Ланче* (Светлана), *Лешче* (Виолета) и др.

в) Галовни форми образувани со додавање на *-че* кон дел од личното име добиен со соединување на елементи од соседните или другите слогови:

*Венче* (Прилеп) < Весна, *Јонче* (Јован-а), *Гилче*, *Миче* (Радовиш) < Марија, *Гинче* или *Гиче* (Ангелина), *Номче*, *Нумче* (Наум) или *Муче* (Дебарско), *Нонче* (Јон < Јован — со *н* место *ј* по асимилација кон крајното *н*), *Палче* (Павлина), *Ронче* (Благородна), *Танче* (Кочанско) или *Таче* (Кривопаланечко) < Стојан, Трајанка, *Тонче* (Стојна), *Цанче* < Стојан, *Ценче* (Кочанско) < *Цвешанка* и др.

Слично на други галовни форми, кај образувањата од овој вид често доаѓа до упростување на согласнички групи со испуштање на една од согласките (сп. *Венче* < *Весна*, *Ајче* < *Трајко*, *Савче* < *Славче* и сл.), кое обично води кон зголемување, односно потцртување на експресивното значење. Ваквата тенденција честопати зема поголеми размери, така што доаѓа до губење и на единствената согласка пред *-че*, т. е. основата свршува на гласна (сп. на пр. *Даче* < *Драгче*, *Гиче*, покрај *Гинче* < *Ангелина*, *Киче* < *Кирче*, *Мече* < *Менка* и сл.). Особеност на оваа наставка секако претставува преминувањето на *-че* во *-ѕе*, кое е доста ретко и има дијалектен карактер, при што обично станува по сонантите *л*, *р*, на пример: *Марѕе*, *Олѕе* (Охридско) и *Марче*, *Олче*. Од друга страна, за одбележување при *-че* е и особеноста дека истапува и во функција на поткрепување, односно засилување на експресивното значење, и тоа главно кај

галовните образувања на *-ика*, *-инка* и *-ица*, така што се добиени наставките *-иче* и *-инче*, кои денес имаат и извесна распространетост, на пример:

*-инка*, *-инко* и *-че* > *-инче*: *Даринче* (Д. Хисар) < Даринка, *Дафинче*, *Илинче*, *Калинче*; *Маринче* (Кочанско) < *Маринко*;

*-ика* или *-ица* и *-че*> *-иче*: *Величе* (Велика), *Јагличе* (Јаглика), *Маричe* (Марика); *Еличе* (Елица или Велика), *Зоричe* (Зорица), *Надиче* (Пореће), *Олгиче*, *Тайуличе* итн., спрема кои отпосле се образувани и *Айиче* (Охридско) < Атина, *Сйасиче* (Спасија); или: *Весниче* (Весна), *Емиче* (Ема < Емилија); или:

*-ше*, *-ша* + *-че*>*-шиче*: *Прошче* (Проша) и сл.

Од ваквите образувања, како и од пред нив приведените примери, јасно произлегува големата распространетост на *-че*, а исто така и некои други нејзини особености како наставка. Очигледно е, сепак, дека најчесто ја среќаваме при двосложни образувања, каде е најпродуктивна при форми образувани од првиот слог на личното име, т. е. слично на други наставки од овој вид. Од друга страна, и за оваа наставка е карактеристично дека во низа случаи го заменува личното (основното) име од кое е добиена, при што галовните образувања се честопати пораспространети од основното име, на пример: *Ѓорче*, *Димче*, *Љуйче*, *-чо*, *Мирче*, *Сйефче*, *-чо*, *Донче*; или: *Данче* (Даница или Јорданка), *Ленче* и сл. Независно од тоа во која мерка ваквите форми го потиснале личното (основното) име, тие обично ја пазат експресивната нијанса во значењето, така што во случајов доста се разликуваат од образувањата на *-е* и некои други наставки. Самото потиснување на основното име или преземањето на неговата функција од страна на галовната, односно галовните форми, и тука е изразено, меѓу другото, во низа презимиња, во основата на кои лежи галовна форма на *-че* (сп. *Мијалчев*, *Николчевски*, *Анчев*, *Гичевски*, *Сйанчев*, *Шулинчески* итн.).

*Насйавкаша* *-чо* (< *-че* и *-о*). Слично на *-ле* и *-цо* и оваа наставка е добиена по пат на вкрстување, — во случајов на *-че* и *-о*, така што всушност претставува дублетна наставка спрема *-че*. И тука, значи, имаме одраз на наставката *-о* која, како што видовме, се употребува напоредно со *-е*, односно ја има истата функција. За оваа наставка е исто така карактеристично дека служи за образување само на машки галовни имиња, додека со *-че* се образуваат како машки така и женски галовни форми. Овој момент веќе сам по себе зборува дека *-чо* има послаба распространетост од наставката *-че*. Инаку, општо земено, позната им е на сите наши говори, само што нејзината употреба во нив доста варира. Најраспространета е во секој случај во источномакедонските говори, каде е застапена пред сè за сметка на *-че*. Во западномакедонските говори (прилепскиот, охридскиот и др.) обично се употребува напоредно со *-че* (сп. *Илче* и *Илчо*, *Ниче* и *Ничо* и сл.), додека најслабо е застапена во северозападните и ним соседните говори, каде со истата функција обично се употребува наставката *-че*. Самото образување на галовните форми на *-чо* има големи сличности со оние на наставката *-че*, т. е. станува со додавање на *-чо* кон основата од основното име или кон некој дел од неа. Во првиот случај најчесто се добиваат повеќесложни, а во вториот само двосложни галовни имиња кои ја имаат следнава застапеност.

а) Галовни форми образувани со додавање на *-чо* кон основата на личното име:

*Ангелчо* (Ангел), *Андрејчо*, *Аспарухчо*, *-че* (Штип), *Атанасчо*, *-че*, *Благојчо*, *-че*, *Богатинчо*, *Војданчо* (Охрид), *Гаврилчо*, *Герасимчо* (Кочанско), *Божинчо*, *Бојанчо*, *Василчо* (Малеш.), *Видојчо*, *Глигорчо*, *Горанчо*, *Горданчо*, *Горјанчо*, *Грозданчо*, *Давитчо* (Давид), *Дојчинчо*, *Димитарчо* (Кочанско), *Добривојчо* (Охрид), *Добринчо* (Штип), *Дојчинчо* (Малеш.), *Драганчо*, *Душанчо* (Малеш.), *Емилчо*, *Ефремчо*, *Ефтимчо*, *Живанчо* (Малеш.), *Здравчо*, *Зоранчо*, *Иванчо*, *Јованчо*, *-че*, *Јорданчо* (Берово), *Катунчо*, *Кирилчо*, *Костадинчо*, *Крстанчо* (Охрид), Крумчо, *Лефтерчо*, *Љубомирчо*, *Маринчо*, *Метотчо* (Кочанско), *Мијалчо*, *Миланчо*, *-че*, *Милутинчо* (Малеш.), *Николчо*, *-че*, *Орданчо*, *Петарчо*, *Радосавчо* (Кривопаланечко), *Серафимчо*, *-че*, *Симеончо*, *Слободанчо*, *-че*, *Сотирчо* (Леринско), *Спасенчо*, *Станимирчо* (Кривопаланечко), *Стеванчо* или *Стефанчо* (Штип), *Стоилчо*, *Стојанчо*, *Стојменчо* (Малеш.), *Страхилчо* (Малеш.), *Тодорчо*, *Фиданчо*, *-че*, *Цветанчо* (сп. и понови образувања од видот *Марјанчо*, *-че* и др.).

б) Галовни форми образувани со додавање на *-че* кон првиот дел (слог) од личното име:

*Анчо* (Кичевско) < Ангел, *Бачо* (Охридско) < Благоја, *Бојчо* (Бојан), *Борчо* или *Бурчо* (Берово), *Ванчо* (Лериснко) < Вангел, *Велчо* (Охридско) < Велјан, *Витчо* (Витомир), *Влатчо*, *Војчо*, *-е*, *Гачо* (Гаврил), *Генчо* (Генади), *Герчо* (Герасим), *Горчо*, *-че* или *Гочо* (Горан), *Дачо* (Кочанско) < Драган, *Данчо* (Данаил), *Делчо* (Делјан), *Димчо*, *-че*, *Дојчо* (Дојчин), *Дракчо*, *-че*, *Ефчо* (Ефрем), *Живчо* (Малеш.) < Жив-ко, -ан, *З/в/ончо* (Охрид) < Звонко, *Ивчо* (Кичевско) < Иван, *Илчо*, *-че*, *Јовчо*, *-че*, *Кирчо*, *-че*, *Кичо* (Леринско, Ресен) < Крсто, *Климчо* (Климент), *Кочо* (Костадин < Константин), *Љупчо*, *-че* (Љубен, Љубомир), *Марчо* (Марјан, Марко), *Менчо* (Кривопаланечко), *Мечо*, *-е* (Методија), *Милчо* (Миладин, Милутин), *Минчо* (Мин-о, -ко), *Мирчо*, *-че* (Мирко), *Мичо* (Михаил), *Ничо* (Никола, Никифор), *Панчо*, *-че*, *Пачо* (Ресен) <Павле, *Пенчо*, *-че* (Костурско), *Перчо* (Охрид), *-че* (<Петар), *Петчо* (Д. Хисар), *Ратчо* (Прилеп), *Симчо* (Симјан, Симеон), *Славчо- че* (Штип), *Спирчо*, *Стефчо*, *-че* или *Стевчо*, *-че* (Прилепско), *Стојчо*, *-че* (Стојан), *Танчо* (Леринско) < Танас, *Томчо*, *-че*, *Тотчо* (Кочанско) < Тодор, *Трајчо*, *-че*, *Тренчо* (Кичевско), *Тримчо* (Кочанско), *Фимчо* (Ефтим) и др.

в) Галовни форми образувани со додавање на *-чо* кон дел од основата добиена со испуштање на првиот слог или глас од личното име:

*Ванчо*, *-че* (Иван, Јован), *Војчо* (Охрид) <Добривој, *Ганчо* или *Гачо* (Драган), *Генчо* (Евгени, -ја), *Гојчо* (Благој), *Гочо* (Малеш.) < Глигор, *Данчо* (Богдан, Гроздан, Слободан, Јордан), *Дачо* (Слободан, Трендафил),

*Динчо* или *Дичо* (Костадин), *Дончо* (Андон), *Кољчо, -че* (Никола), *Љупчо* (Драгољуб), *Манчо* (Емануил), *Милчо* (Богомил), *Мичо* (Димитар), *Мончо* (Кривопаланечко) < Симон, Симеон, *Начо* (Охрид) < Атанас, *Танчо* (Атанас), *Тимчо* (Ефтим), *Фимчо* (Серафим).

г) Галовни форми образувани од гласови кои припаѓаат на несоседни гласови од личното име:

*Калчо* (Михаило), *Мичо* (Малеш.) < Маноил, *Перчо* (Прилепско) < Петар, *Танчо* < Трајан (Леринско), Стојан, и др.

Посочените типови галовни образувања на *-чо* даваат доста јасна претстава како за нивната распространетост така и за продуктивните можности на оваа наставка. Од сите посочени типови галовни форми почести се главно образувањата од првиот тип (*Ангелчо*) и особено вториот (*Делчо*<Делјан). Галовната нијанса на образувањата со *-чо* е обично добро запазена како кај двосложните така и кај тросложните (повеќесложните) форми. И тука, слично на други галовни образувања, истакнувањето на галовноста станува со испуштање на консонантот пред *-чо*, при што честопати се добиваат форми со т. н. отворени слогови, на пример: *Бачо* (Благоја), *Гачо* (Гаврил), *Гочо*, покрај *Горчо, -че* (Горан), *Дачо* (Драган), *Дичо*, покрај *Динчо* (Костадин) и др. Сето изнесено недвосмислено покажува дека образувањата на *-чо* имаат прилична распространетост и дека *-чо* претставува продуктивна наставка со која по потреба можат да се образуваат и нови галовни форми, но во однос на *-че* нејзините продуктивни можности се сепак значително поограничени. Инаку и за образувањата на *-чо*, слично на други вакви форми, е карактеристично дека извесен дел од нив, независно од степенот на експресивната нијанса, истапуваат со функција на основно (лично) име (сп. *Катунчо*, *Љупчо*, *Начо*, *Трајчо* и др.). Ваквата функција на *-чо* се потврдува исто така и од низа презимиња основата на кои претставува галовна форма (сп. на пр.: *Ванчов*, *Дачов*, *Кочовски* итн.).

*Наставката -ча* (< *-че* или *-чо* и *-а*). И оваа наставка е добиена по пат на вкрстување, и тоа на наставките *-че* или *-чо* и *-а*. Претставува понова наставка, која е застапена главно во некои од говорите. Во поглед на значењето, од наставката *-че* се разликува пред сè по тоа што служи обично за образување галовни форми кои се однесуваат на повозрасни женски лица (во ресенскиот и др.) или машки лица (во североисточните). Образувањето на ваквите форми станува главно со додавање на *-ча* кон дел од основата на личното име, на пример:

а) Женски галовни имиња:

*Ванча* (Ресен) < Фанија, *Гича*, *Дача* (Слободанка), *Динча* (Костадинка), *Кивча* (Христина) и др.

б) Машки галовни имиња:

*Димча* (Димитар), *Стојча* (Кривопаланечко), *Трајча* и др.

Во останатите наши говори на образувањата од овој вид им одговараат оние на *-че* (*Стојче*). Релативно слабата распространетост

и дијалектниот карактер на оваа наставка укажуваат на нејзината слаба продуктивност, поради што тука само патем ја одбележуваме.

*Наставките -ше* и *-шо*. Претставуваат дублетни наставки какви што се *-ле* и *-ло*, *-це* и *-цо*, *-че* и *-чо*, кои всушност се надоврзуваат на сличните по значење и функција наставки *-е* и *-о*. Говорите обично знаат за напоредна употреба на *-ше* и *-шо* или за извесно лесно превладување на едната од нив (најчесто *-ше*). Мешањето односно заменувањето на *-ше* со *-шо* и обратно е изгледа нешто почесто или покарактеристично отколку кај другите споменати дублетни наставки, од кои, општо земено, се разликуваат пред сè со послаба распространетост. Од друга страна, меѓу самите наставки *-ше* и *-шо* експресивното значење на првата (*-ше*) е изгледа нешто поистакнато отколку кај *-шо*. Независно од тоа извесни примери во говорите обично се среќаваат само со едната наставка (сп. *Боше*, *Јоше*, *Туше* и сл., или: *Рашо* < *Ратко*, *Тешо* < *Темелко*). За одбележување кај *-ше* е секако и тоа дека, за разлика од наставката *-че*, со неа се образуваат главно или предимно машки галовни имиња. Самото образување на галовните форми на *-ше* и *-шо* станува главно со додавање на овие наставки кон првиот или вториот дел од основата. Со оглед на послабата распространетост, како и на фактот дека најчесто се употребуваат напоредно, тука не ги предаваме пооделно, туку така како што се среќаваат, односно како што се запишани. На пример:

а) Галовни форми образувани од првиот слог на личното име:

*Боше* (Богоја, Божин), *Гашо* (Гаврил), *Гише* или *Глишо* < Глигор, *Ѓоше* (Малеш.) < Георги, *Доше* ( ? ), *Гошо* или *Ѓошо*, *-е* (Ѓорѓи), *Јоше* (Јован), *Мише*, *-шо*, *Неше* (Д. Хисар) или *Нешо* (Неделко), *Паше*,*-о* (Павле), *Пеше* (Петар), *Проше* (Костурско) < Прокопиј, *Рашо* (Ратко, Радован), *Страше*, *-шо* (Страхил), *Тешо* (Темелко), *Тоше*, *-шо* (Тодор) и др.

б) Галовни форми образувани со додавање на *-ше* (*-шо*) кон основата на личното име без првиот слог или глас:

*Гашо* (Дебарско) < Драган, *Гошо* (Леринско) < Благоја, Богоја, *Саше*, *Сашо* – оваа галовна форма кај нас е затврдена предимно преку бугарскиот односно рускиот јазик (сп. *Саша*), бидејќи за нашите говори почести и пообични се формите *Аце*, *-о*, *Санде* (Александар), *Таше*, *-шо* (Атанас, Анастас), *Тоше*, *-шо* (Стојан), *Туше* (Митруш) < Димитар или Петруш < Петар и др.

Повеќето од приведените примери се среќаваат често во јазикот (сп. *Ѓоше*, *-шо*, *Јоше*, *Мише*, *-шо* и др.), но независно од тоа образувањата на *-ше* и *-шо* во однос на другите наставки од овој вид се релативно ретки, кое секако покажува дека имаат главно ограничена распространетост, односно самите наставки истапуваат како ограничено продуктивни. За извесен дел од ваквите образувања е карактеристично, освен тоа, дека се проширени, т. е. поткрепени, од наставките *-ко* и *-ка* (сп.

*Јошко*, *Мишко*, *Нешко*, *Ташко*; или *Јошка* /Јосиф, Јованка/ и сл.). Од друга страна, како последниве така и дел од оние на *-ше* или *-шо*, независно од степенот на експресивната нијанса во значењето, имаат функција на лично име (сп. *Гошо*, *Страшо* и сл.), што наоѓа одраз и во низа презимиња, какви што се, на пример: *Мишевски*, *Пешевски*, *Прошев*, *Ташев*, *Тошев* итн.

*Наставката -ша*. Добиена е на ист начин како разгледаните наставки *-ла*, *-ца*, *-ча*, т. е. по пат на вкрстување на *-ше* и наставката *-а*, која служи за обележување на женски род. Во однос на формите на *-ше*, образувањата од овој вид се разликуваат главно по тоа што можат да се однесуваат и кон повозрасни, односно постари женски лица, поради што експресивната нијанса во значењето кај нив е далеку послабо истакната отколку кај галовните имиња на *-ше*. Карактеристично за оваа наставка е, освен тоа, дека е застапена главно во некои наши говори (ресенскиот, малешкиот и во повеќето источномакедонски говори), при што и таму нема некоја повидлива распространетост. Инаку образувањата на *-ше* претставуваат двосложни галовни форми, кои се добиени со додавање на *-ша* предимно кон првиот слог од личното име, на пример: *Веша* (Малеш.) < Велика или Невена, *Неша* (Неда), *Проша* (Костурско), *Раша* (Ресен) < Рада, *Саша* (Александра), *Теша* (Темјанка) и др.

Овие немногубројни примери секако зборуваат за слабата распространетост на ваквите образувања, кои во доста говори се притоа непознати. Слично на галовни форми со други наставки, некои од ваквите образувања исто така имаат функција на основно име (сп. *Неша*, *Теша*).

*Наставката -ка* (<псл. *-ка*). Претставува општословенска наставка која е застапена како кај лични имиња така и кај нивните галовни форми. Во македонскиот јазик, а исто така и во другите словенски јазици, спаѓа меѓу најраспространетите наставки со која се образуваат женски, а во извесни наши говори и машки галовни форми. Галовниот елемент на оваа наставка е присутен, повеќе или помалку, и во примери кои заправо претставуваат женски лични имиња, што се образувани спрема соодветни машки имиња (сп. *Душанка* : *Душан*, *Владимирка* : *Владимир*, *Сотирка* : *Сотир* итн.). Од оваа причина во низа вакви и слични примери тешко е да се установи дали претставуваат лични имиња или галовни форми, т. е. тешко е да се повлече граница меѓу нив, толку повеќе што некои од нив можат да се земат и како лични имиња и како галовни форми изведени од нив (сп. *Јованка* < *Јован* и *-ка* или <*Јована* и *-ка*).

Тргнувајќи од тоа како се образувани, галовните форми односно личните имиња на *-ка* можат да се поделат на следниве групи: а) образувања добиени со додавање на *-ка* кон основата на дадено лично име; б) образувања добиени со додавање на *-ка* кон првиот дел од дадено лично име; в) образувања добиени со додавање на *-ка* кон дел од личното име без првиот слог односно глас; и г) галовни форми образувани со додавање на *-ка* кон дел од личното име добиен по пат на соединување на гласови од несоседни слогови. Првите образувања се тросложни и повеќесложни а останатите претставуваат двосложни галовни имиња. Како едните така и другите се карактеризираат со извесни особености и ја имаат следнава застапеност.

а) Образувања добиени со додавање на *-ка* кон основата на личното име (машко или женско):

*Алтанка* (:Алтана), *Богданка* (:Богдан или Богдана), *Божанка* (:Божана), *Бојанка* (:Бојан или Бојана), *Борјанка* (:Борјана), *Горданка* (:Гордан или Гордана), *Грозданка* (:Гроздан или Гроздана), *Диманка* (:Димана), *Душанка* (:Душан), *Живанка* (:Живан), *Иванка* (:Иван или Ивана), *Јованка* (:Јован или Јована), Јадранка (книж. схрв. Јадран), *Јорданка* (:Јордан или Јордана), *Крстанка* (:Крстана), *Миланка* (Порече) :Милан, *Мирјанка* (:Мирјана), *Петканка* (:Петкана), *Ристанка* (Ристана), *Светланка* (:Светлана), *Снежанка* (:Снежана), *Слободанка* (:Слободан), *Стеванка* или *Стефанка* (:Стевана, Стефана или Стеван, Стефан), *Стојанка* (:Стојан), *Султанка* (:Султана), *Трајанка* (:Трајан), *Фиданка* (:Фидан), *Цветанка* (:Цветан) и др., аналогно на кои се образувани и имиња од видот *Десанка*, *Петранка*, *Славјанка*, *Софијанка* и сл.; или:

*Арсенка* (:Арсен или Арсена), *Еленка* (:Елена или Елен, сп. презиме *Еленски*), *Миленка* (:Милена), *Невенка* (:Невена или Невен), *Орденка* (Прилепско) : Орден, *Руменка* (Румена или Румен), *Стаменка* (:Стамена), *Стојменка* (:Стојмен), *Христенка* (:Христена), *Трпенка* (Костурско): Трпена; или:

*Благунка* (:Благ-уна, -уња), *Петрунка*, *Спасунка*; или : *Бисерка* (:Бисера), *Виторка* (Кочанско) : Витора <Викторија, *Каљопка* (:Каљопа), *Милевка* (:Милева), *Миропка* (Малеш.) : Миропа, *Пандорка*, *-урка* (:Пандора, -ура), *Тодорка* (:Тодора или Тодор); или:

*Ангелка* (Прилепско) : Ангел, *Василка* (:Васил), *Рахилка* (Рахил), *Благојка* (:Благој, -а), *Божидарка* (:Божидар), *Будимирка*, *Велимирка*, *Веселинка* (:Веселин), *Голупка* (:Голуб), *Паунка* (:Паун), *Симонка*, *Сотирка*, *Станиславка*, *Станимирка*, *Чедомирка*, *Трендафилка* (:Трендафил); или:

*Веселка* (:Веселко), *Радојка* (Малеш.) :Радојко, *Славејка* (:Славејко), *Слоботка* (:Слоботко), *Танаска* (:Танаско); *Устијанка* (Устијан); или: *Божурка*, *Босилка*, *Будимка*, *Перуника*, *Лимонка*, *Загорка*, *Кадифка*, *Крстофилка* (Кичево), *Ливерка*, *Македонка*, *Сарафка*, *Петрофилка*; или: *Велика*, *Убавка* и др.

б) Галовни форми образувани со додавање на *-ка*, кон првиот дел (слог) од основното име:

*Анка* (Ана), *Белка*, *Биљка* (Кичевско) <Билјана, *Бојка* (Бојана), *Борка*, *Бошка* (Божана), *Бранка* (Брана < Бранислава), *Васка* (Васа < Василка), *Верка* (Вера), *Веска* (Веселинка, Весела), *Витка* (Виторка), *Галка* (Берово) <Галина, *Горка* (Гора, Гордана), *Данка* (Дана <Даница), *Дарка* (Дар-а,-инка), *Дафка* (Даф-а,-инка), *Донка* (Дона), *Денка* (Кичево) < Деница, *Деска* (Дес-а, -анка), *Дилка*, *Димка* (Димана), *Дипка* (Диба < Дилбера), *Допка* (Добр-а, -инка), *Дринка* (Кичево) <Дрина, *Душка* (Душанка), *Евка* (Евгенија), *Елка* (Елена), *Емка* (Емилија), *Живка* (:Живко), *Здравка* (:Здравко), *Златка* (Злат-а, -ана), *Зојка* или *Зујка* (Зоја, Зуја), *Зорка* (Зора), *Илка* или *Иљка* (Илинка), *Ирка* (Ирина), *Јанка* (Јана), *Јовка* или *Јонка* (Јованка), *Јорка* (Јордан-а, -анка), *Катка* (Катерина),

*Кирка* (Кираца), *Лилка* (Лилјана), *Лоска* (Кочанско) < Лозена, *Љуйка* (Љуба), *Марка* (Малеш.) < Марија, *Милка* (Милја, -на, Милица), *Мирка* (Мир-а, -јана), *Найка* (Над-а, -ежда), *Нейка* (Неда), *Олка* (Олга), *Павка* или *Паљка* (Малеш.) < Павлина, *Парка* (Параскева), *Пенка* (Петра), *Рајка* (Рајна), *Райка* (Рада, Радмила), *Реска* (Реса), *Риска* (Охрид) < Ризана), *Роска* (Роса), *Руска* (Руса), *Рушка* (Ружа), *Савка* (Сава или Слава), *Симка* (Симон-а, -ка), *Славка*, *Смиљка* (Смилја), *Софка* (Софија), *Сйаска* (Спасија, Спасена), *Сйанка* (Стана, Станија), *Сйевка* (Стевана), *Сйојка* (Стоја), *Трйка* (Трпана), *Фанка* (Фанија), *Фимка* (Фима < Ефимија), *Царка* (Цара < Царева), *Цвейка* (Цвета) итн., аналогно на кои се образувани и: *Веска* (Весна), *Лийка* (Лидија), *Снешка* (Снежана) и др.

в) Галовни форми образувани со додавање на *-ка* кон дел од личното име добиен со испуштање на првиот дел, слог или глас:

*Бейка* (Елизабета), *Бойка* (Слободанка), *Венка* (Малеш.) < Невена, *Верка* (Оливера), *Вейка* (Оливета), *Генка* (Евгенија), *Гунка* (Благунка), *Данка* (Богдана), *Донка*, *Дорка* (Тодора), *Жанка* (Снежана), *Кољка* (Ресен) < Николина, *Левка* (Милева), Ленка (Елена), *Лейка* (Виолета), *Линка* (Катерина), *Лиска* (Елисавета), *Менка* (Стамена, Филимена), *Мейка* (Кичево), *Милка* (Радмила), *Мийка* (Дебар), *Наска* (Анастасија), *Нейка* (Анета), *Нинка* (Кривопаланечко) < Јанина, *Паска* (Охрид) < Аспасија, *Ринка* (Ирина), *Рийка* (Маргарита), *Санка* (Александра), *Сијка* (Анастасија, Спасија — зависно од крајот), *Таска* (Анастасија), *Танка* (Алтана), *Тенка* (Ристена), *Тимка* (Ефтимија), *Тинка* (Катина, Христина), *Тонка*, *Фейка* (Св. Николе) < Елисавета, *Цанка* (Александра, Стојанка) и др.

г) Галовни форми образувани со додавање на *-ка* кон дел од личното име добиен по пат на соединување на несоседни гласови:

*Бонка* (Бојана, Борјана), *Гинка* (Ангелина), *Танка* (Стојан, -ка, Татјана), *Таска* (Атанасија) и др.

Во однос на трисложните образувања на *-ка*, формите од овој вид се одликуваат пред сè со поголема експресивност, имаат далеку почеста употреба и воопшто се карактеризираат со поголема фамилијарност. Последниов признак е всушност главна причина што ваквите примери не се среќаваат толку често во функција на службено лично име. Некои од нив се сепак сосем обични и со таква функција (сп. на пр. *Бранка*, *Васка*, *Славка*, *Бојка*, *Борка*, *Љуйка*, *Милка*, *Менка* и др.). Во однос на посочените типови галовни форми, најмногу се застапени оние што се добиени од првиот дел на личното име, при кои *-ка* е всушност најпродуктивна, додека најслаба распространетост имаат образувањата од типот *Гинка*, што беше одбележено и кај други наставки од овој вид.

Освен кај приведените и ним слични примери, оваа наставка е застапена и при извесни галовни форми првиот дел на кои свршува на гласна (обично *-и*, *-о*). Ваквите образувања се настанати во поново време

аналогно на странски имиња од видот *Ани*, *Оли*, *Дики*, *Мики* и сл. и засега имаат ограничена распространетост главно во градската средина, на пример: *Зока* (Зора), *Кика* (Св. Николе) < Христина, *Мика* (Мирослава, Марија), *Сика* (Анастасија); или: *Ѓока* (Св. Николе) < Ѓорѓи, *Кока* (Св. Николе) < Коста и др., покрај пообичните *Ѓоко*, *Коко*.

Особеност кај двосложните образувања на *-ка* секако претставуваат машките галовни форми, кои се застапени како во источномакедонските така и во еден дел од западномакедонските говори, но сепак немаат општомакедонски карактер. (Непознати им се, на пример, на северозападните и други македонски говори). Нивната распространетост е, меѓутоа, во голема мерка ограничена од постоењето на женски галовни имиња на *-ка*, кои се типични за оваа наставка, а исто така од образувањата на *-ко*, која ја има истата функција и во случајов претставува пораспространета и попродуктивна наставка. Главно од овие причини ваквите образувања имаат предимно дијалектен карактер и обично послаба распространетост. Што се однесува до образувањето на галовните форми од овој вид, тие обично не се разликуваат од разгледаните двосложни женски галовни имиња, т. е. се изведуваат главно од првиот или вториот дел на личното име, на пример:

*Б/л/ашка* (Благој, -а), *Борка* (Борис), *Војка* (Воин, Воислав), *Герка* (Герасим), *Илка* (Илија), *Јоска* (Прилеп) < Јосиф, *Кирка* (Кирил), *Ласка* (Кочанско) <Лазар, *Метка*, *-ке* (Методи,-ја), *Милутка* (Милутин), *Мирка* (Мирко), *Панка* (Малеш.) < Панта, *Саска* (Кочанско) < Саздо, *Сотка* (Прилеп) < Сотир, *Стољка* (Малеш.) < Стојан, *Томка* (Томе), *Тотка* (Тодор), *Кирка* (= Киро <Кирил); или:

*Ванка* (=Ване <Иван), *Колка* (Никола), *Митка* (Димитар), *Санка*, *-ке* (Александар), *Таска* (Анастас), *Тимка* (Ефтим), *Финка* (Берово)< Серафин, *Тотка* (Св. Николе) < Методија; или: *Танка*, *-ке* (Малеш.)< Стојан; или *Перка* (=Перо <Петар) и др.

За посочените и ним слични примери е карактеристично дека експресивната нијанса кај нив е не само добро запазена, туку и доста потцртана. Но, за разлика од многу други галовни образувања, тука речиси не доаѓа до потиснување на основното име од страна на неговата галовна форма, така што ваквите форми обично не се среќаваат во функција на основно, односно службено лично име.

Во особеностите на *-ка* како наставка за образување на галовни имиња посебно одбележување и задржување бара нејзината функција на проширување или поткрепување (засилување) на експресивната нијанса во значењето кај извесни образувања со наставките *-ја*, *-ле*, *-це*, *-че*, *-ше* или *-ша*, *-ета*, *-ина* и *-ице*. Така, со додавање на *-ка* кон образувања со овие наставки по пат на перинтеграција се добиени наставките *-јка*, *-лка*, *-цка*, *-чка*, *-шка*, *-етка*, *-инка*, *-ичка* кои денес, повеќе или помалку, се чувствуваат како одделни наставки. Нешто поголема распространетост и продуктивност имаат, меѓутоа, главно наставките *-ика*, *-инка* и *-ичка*, макар што и другите не се толку ретко застапени. Општо за сите образувања од овој вид ѐ дека се добиваат главно од основата или првиот слог на личното име. Нивната застапеност е следнава:

*-јка* (<*-ја* и *-ка*) :*Зојка, Зујка, Стојка* и сл., аналогно на кои е образувано и *Рајка* (Рада);

*-лка* (<*-ла, -ле* и *-ка*): *Талка* (Порече) < Трајанка;

*-цка* (< *-це, -ца* и *-ка*): *Ацка* (Александар), *Вацка* (Кочанско) < Васил, *Вицка* (Витомир, Виолета), *Гицка* (Малеш.) < Глигор, *Гоцка* (Кочанско) < Гордан, -а, *Јоцка* (Јован, -ка, Јордан, -ка), *Коцка* (Костадинка), *Лацка* (Владимир), *Нуцка* (Кичево) < Нуца, *Оцка* (Прилеп) < Ордан, *Пацка* (Павле или Аспасија, Параскева — зависно од крајот), *Тацка* (Трајанка), *Тоцка* (Прилеп) < Тодор, *Цецка* (Кумановско) < Цветанка и др.;

*-чка* (< *-че* и *-ка*): *Ничка* (Кочанско) < Никола; *Дочка* (Костурско) < Тодор -а, -ка), *Сичка* (Анастасија);

*-шка* (< *-ше, -ша* и *-ка*) : *Блашка* (Блага), *Жишка* (Кумановско) < Живка), *Јошка* < Јованка (Тетовско) или < Јосиф (Дебарско), *Сашка* (Александра), *Пашка* (Прилепско) < Спасија, *Тошка* (Тодор), *Тушка* (Малешевско) < Митруш < Димитар;

*-ашка, -ушка* (<*-аша, -уша* и *-ка*): *Парашка* (Кичево) < Параскева; *Анушка* (Ана), *Гајтушка* (Гајтана), *Марушка* (Марија), *Петрушка* (Петра, -нка) и др.;

*-етка* < *-ета* и *-ка*) :*Анетка* (Малешевско) < Анета, *Виолетка*, *Лисаветка* или *Саветка* (Елисавета) и др., спрема кои отпосле е образувано и *Николетка* (Николина) и сл.

Посочените и ним слични образувања во голема мерка се карактеризираат со потцртана интимност, односно фамилијарност. Нивната употреба е обично сврзана за ограничен круг луѓе или за даден крај, што е главна причина дека во функција на службено лично име речиси не се среќаваат. Инаку со исклучок на оние со наставките *-цка,-чка* и *-шка*, кои истапуваат како женски и машки галовни имиња, другите претставуваат женски галовни форми.

*Наставката -ика* (<*-ија* и *-ка*). Со оглед на тоа дека со истово значење е доста распространета во грчкиот и ароманскиот јазик (сп. *Доменика, Флорика* и сл.), нејзиното затврдување кај нас можело да стане под влијание на овие јазици, во прилог на кое би зборувал и фактот дека нема општомакедонски карактер. Тука можат да се приведат, на пример, следниве образувања:

*Аника* (Кочанско) <Ана, *Вангелика* (Вангелица), *Зуика* (Зуја), *Јаника* (Кривопаланечко) < Јана, *Љубика* (Охридско) < Љуба, *Марика, Ниника* (Нина), *Пеника* (Пенка, Петрија), *Радика* (Ресен) <Рада, *Русика* (Кичево) < Руса, *Софика* (Софија), *Спасика* (Спасија), *Флорика* (Флор-а, -ина), *Фотика* (Фотија) и др., аналогно на кои е образувано и *Ацика* (Александар) и сл.

Приведените и ним слични примери даваат да се заклучи дека претставуваат главно тросложни женски галовни образувања, при што примерите од видот *Ацика* (Александар) се изгледа сосем ретки. Воопшто образувањата на *-ика* нешто поголема распространетост имаат во одделни, предимно периферни говори, каде запазувајќи ја галовната нијанса, обично ретко минуваат во службени лични имиња.

*Наставката* -*инка* (< -*ина* и -*ка* или -*ин* и -*ка*). Добиена е на два начина: а) по контаминација на -*ина* и -*ка* во примери од видот *Дафина* + -*ка* > *Дафинка*, и б) од наставките -*ин* и -*ка* во примери како што се *Костадин* + -*ка* > *Костадинка*. Од такви примери таа отпосле се сфатила како одделна наставка со која се образувани и галовни форми од видот *Љубинка* (:Љуба), *Царинка* (:Царева). Добиена на ваков начин, денес -*инка* претставува доста распространета наставка која им е позната исто така и на соседните словенски јазици. Образувањата на -*инка* претставуваат тросложни галовни форми кои најмногу се распространети во источните говори, додека во останатите, општо земено, се послабо застапени, главно поради тоа што -*инка* сретнува конкуренција кај образувањата со наставките (-*е*, -*це*, -*ица*, -*че* и др.). Слично на разгледаните тросложни образувања на -*ка*, формите од овој вид се образувани со додавање на -*инка* кон основата на личното име, на пример:

*Ангелинка* (Ангелина), *Асиринка* (Штип), *Атинка* (Атина), *Боринка* (Охридско), *Велинка* (Кичевско) : Велика, *Веселинка*, *Властинка*, *Галинка*, (Кичево) < Галина, *Голубинка* (Голубина), *Даринка*, *Дафинка*, *Добринка* (Добра, Добрила), *Драгинка* (Драга), *Дукадинка*, *Еринка* (Ерина, Ирина), *Живадинка*, *Заринка* (Ресен) < Зара, *Илинка* (Кичево) < Илина, *Иринка*, *Јанинка* (Јанина), *Јасминка*, *Калинка*, *Кадринка* (Прилепско), *Катеринка*, *Костадинка*, *Кралинка* (Кичево), *Лефтеринка* (:Лефтер), *Љубинка*, *Малинка*, *Николинка* (Николина), *Павлинка* (Павлина), *Саракинка* (Порече), *Саринка* (Сара), *Флоринка* (Кичево) < Флора, *Фросинка* (Фросина), *Христинка* (Христина), *Царинка* (Царева) и др.

Приведените и ним слични примери секако даваат да се заклучи дека образувањата на -*инка* се доста распространети. Независно од тоа дали основното име од кое се образувани се среќава или не, експресивниот елемент кај ваквите образувања најчесто е добро запазен. Сепак голем дел од приведените примери, слично на повеќето образувања на -*ка* и други вакви наставки, претставуваат женски лични имиња (сп. на пр.: *Веселинка*, *Добринка*, *Јасминка*, *Костадинка*, *Илинка* и др.).

*Наставката* -*ичка* (< -*ица* и -*ка*). Спаѓа меѓу поновите наставки која настанала по контаминација на -*ица* и -*ка*. Впрочем, најголем број примери од овој вид се среќаваат напоредно и со наставката -*ица*, чие што експресивно значење во случајов е поткрепено од наставката -*ка*. Слично на -*инка* и оваа наставка денес се чувствува како одделна (самостојна), толку повеќе што минала и на примери за кои не може да се рече дека се среќаваат со наставката -*ица* (сп. *Величка* < *Велика*, *Дибичка* < *Диба* < *Дилбера*, *Мироичка* < *Мироа* и сл.). Образувањата на -*ичка* во говорите се различно застапени, при што најголема распространетост имаат во источномакедонските говори, додека наполно непознати им се на северозападните и уште некои други говори. Начинот на кој формите од овој вид се образуваат е сличен на оној со наставката -*инка*, т. е. образувањето станува со додавање на -*ичка* кон основата на дадено лично име. Со оглед на тоа дека најголем број вакви образувања се застапени и со наставката -*ица*, тешко е да се установи дали во такви случаи се работи за додавање на -*ка* кон -*ица* или за -*ичка* кон основата, поради што тука се приведуваат независно од нивниот настанок, на пример:

*Аничка* (Малеш.), *Ванѓичка, Величка* (Малеш.), *Даничка, Дибичка* (Малеш.), *Диманичка* (Димана), *Љуќичка, Магдичка, Миличка* (Милица), *Миройичка, Надичка, Олгичка, Персичка, Рајничка, Росичка, Ружичка, Савичка, Цвейичка* итн., аналогно на кои се образувани и *Весничка, Соњичка* (Прилепско) и др.

За одбележување кај примерите од овој вид е дека експресивното значење кај нив е особено потцртано или во секој случај повеќе истакнато отколку кај образувањата на *-инка, -ица* и др. Ова е секако главна причина што формите на *-ичка* остануваат строго во рамките на галовни имиња и, за разлика од повеќето наставки со експресивно значење, независно од тоа дали основната форма од која се образувани се пази или е подзаборавена, не истапуваат во функција на службено лично име.

*Насѿавкаѿа -ке* (<*-ка* и *-е*). Противположно на разгледаните наставки *-лка, -цка, -чка, -шка, -инка, -ичка*, при кои *-ка* служи за засилување на експресивното значење, тука со иста функција истапува наставката *-е* (в. стр. 348), т. е. во случајов од *-ка* и *-е* е добиена наставката *-ке*. Образувањата на *-ке* претставуваат трисложни женски и двосложни женски и машки галовни имиња, од кои трисложните се застапени само во источномакедонските говори, а двосложните пак предимно во источните и значително послабо во некои од централните говори (главно во примери од видот *Кике*<*Кирил* и сл.). Инаку образувањето на трисложните галовни форми станува со додавање на *-ке* кон основата, а кај двосложните со додавање на *-ке* кон првиот слог и значително поретко со испуштање на првиот слог од основното лично име, на пример:

а) Т р о с л о ж н и  г а л о в н и  ф о р м и:

*Божанке* (Кочанско), *Рисѿанке, Сѿојанке* итн.

б) Д в о с л о ж н и  г а л о в н и  ф о р м и:

*Блашке* (Кочанско) = *Блаже* (<Благој), *Васке* (Василка), *Данке* (Дана, Даница), *Ленке* (Лена < Елена), *Меѿке* (Малеш.) < Методија, *Роске* (Роса), *Сѿанке* (Станко), *Фиѿке* (Фидан); или: *Кољке* (Малеш.)< Никола, *Наске* (Анастас), *Танке* (Кривопаланечко) < Стојан, *Цанке* (Стојанка), *Цилке* (Василка), *Гицке, -ка* (Малеш.) < Глигор, *Тимке* (Ефтим); или: *Ѓоке* (Ѓорѓи), *Кике* (Прилепско) < Кирил, *Зоке* (Малеш.) < Зора итн.

Образувањата од овој вид во поглед на експресивноста и употребата имаат доста сличности со оние на *-ичка*. Така, и за овие форми е карактеристично дека истапуваат со добро запазена галовна нијанса во значењето и дека обично не излегуваат од рамките на фамилијарноста, т.е. не се среќаваат во функција на службено лично име. Во соседните бугарски говори, меѓутоа, ваквата функција не им е толку непозната (сп. *Сѿанке* Димитров и др.).

Од сето изнесено за наставката *-ка* може да се заклучи дека образувањата со неа се доста распространети. Од друга страна, за неа е исто така карактеристично дека влегува во низа понови наставки, каде служи за проширување или подзасилување на галовното значење на наставките

кон кои се додава, додека при наставката *-ке* е самата поткрепена од *-е*. Трисложните и повеќесложните образувања на *-ка* имаат послабо изразена експресивност и често истапуваат во функција на женски лични имиња. Двосложните галовни форми се како женски така и машки, но последниве немаат општомакедонски карактер. Продуктивните можности на оваа наставка секако се потврдуваат од галовни форми какви што се *Анетка* или *Нетка*, *Виолетка*, *Летка*, *Весничка* итн.

*Наставката -ко* (<*-ко*). И оваа наставка спаѓа меѓу најраспространетите наставки како во македонскиот така и во другите словенски јазици. Застапена е при машки галовни имиња и нешто поретко при основни (службени) лични имиња, каде галовната нијанса е избледнета или наполно отсуствува (сп. *Мирко*, *Марко*, *Неделко* и сл.). За оваа наставка е, следствено, карактеристично дека истапува со две основни функции: а) служи за проширување на основата кај некои лични имиња, односно за образување имиња, при кои има предимно неутрална функција (сп. *Анѓелко*, *Маринко*, *Неделко*, *Славејко*, *Темелко*; или: *Живко*, *Здравко*) и б) служи за образување на галовни имиња (*Бојко*, *Димко*, *Ванко*, *Митко* итн.). Кај низа имиња, меѓутоа, има преплетување на овие две функции на *-ко*, толку повеќе што некои поранешни галовни форми денес веќе не се чувствуваат како такви, т. е. претставуваат главно основни имиња.

Замаглувањето односно отсуството на галовната нијанса во значењето е карактеристична пред сè за трисложните и повеќесложните образувања на *-ко*, додека кај двосложните форми таков е случајот главно со оние што се образувани од придавска основа (*Живко*, *Здравко*, *Мирко*) или при кои е подзаборавена односно изгубена врската со основното име (*Јанко*, *Левко*, *Трајко* и др.). Инаку и тука кај доста галовни имиња во извесни говори доаѓа до испуштање на одделни согласки, кое обично служи за засилување на галовната нијанса во значењето (сп. *Алеко* или *Аљко* < *Алексо* < *Алексиј*, *Боко* < *Бојко* < *Бојан*, *Пеко* < *Петко* и сл.). Образувањето на формите на *-ко* е слично на она од наставката *-ка*, т. е. во прв ред се изделуваат трисложни (повеќесложните се сосем ретки) и двосложни форми, при што последниве најчесто се образуваат од првиот дел (слог) на основното име и значително поретко од вториот слог или на друг начин, на пример:

α) Трисложни односно повеќесложни образувања:

*Алеко* или *Алексо*, *Анѓелко*, (*А*)*танаско*, *Ванѓелко*, *Давитко*, *Маринко*, *Миланко*, *Неделко*, *Славејко*, *Стоилко*, *Танаско*, *Темелко* и др.

β) Двосложни галовни форми кои од своја страна во однос на образувањето се делат на:

а) Галовни форми образувани од првиот дел (слог) на основното име:

*Аљко* (Кичевско), *Бојко* (Бојан), *Борко*, *Бошко* (Божин, Божидар), *Бранко* (Бранислав, Бранимир), *Ванко* (Охрид) < Вангел, *Васко* (Васил), *Велко* (Велјан), *Венко* (Венијамин), *Витко* (Кичевско) < Витомир, Виктор, *Влатко* (Владимир), *Војко* (Воислав), *Генко* (Кичевско) < Генади,-ја, *Данко* (Данаил или Јордан), *Денко*, *Деско* (Десимир), *Димко* (Димитар,

-иjа), *Душко*, *Герко* (Герасим), *Ѓурко*, *Живко*, *Зajко*, *Зарко* (Зариjа), *Ѕдравко*, *Злашко* (Златан), *Ѕвонко* (Ѕвонимир), *Зорко* (Кичевско) < Зоран, *Ивко* (Иван), *Илко* (Илиjа), *Jоско*, *-ка* (Jосиф), *Кирко* или *Ќирко* (Кирил), *Ласко* (Охрид) < Лазар, *Љуйко* (Љубен, Љубомир), *Мешко* (Методиjа), *Милко* (Милан), *Мирко* (Мирослав), *На/н/ко*, *Панко* (Пантелиj,-а), *Паско* (Кичево) < Паскал, *Перко* (Малеш.) или *Пешко* < Петар, *Раjко* или *Рашко* (Раде, Радомир), *Савко* (Сав-е, -о) < Сава, *Симко* (Малеш.)< Сим/е/он, *Славко* (Славе, Славомир), *Сйаско* (Спасен), *Сйирко* (Спиро < Спиридон), *Среќко*, *Сшанко* (Станимир, Станислав), *Сшефко* (Стефан), *Сшоjко* (Стоjан), *Танко* (Дебарско) < Танас, *Томко* (Том-е, -о), *Траjко* (Траjан), *Тренко* (Трендафил), *Трйко* (Трпе), *Трийко* (Кочанско), *Ќирко*= *Кирко*, *Цвешко* (Цветан).

б) Галовни форми образувани со додавање на *-ко* кон дел од личното име без првиот слог (глас) или првите два слога:

*Ванко* (Иван, Jован), *Данко* (Jордан), *Дарко* (Божидар), *Доско* (Теодос), *Левко*, *Менко* (Румен, Камен), *Мишко* (Димитар, -иjа). *Монко* (Симон<Симеон), *Наско* (Анастас), Паљко (Ресен) или *Паско* (Спасен), *Раjко* (Дебар)<Траjко<Траjан, *Ранко* (Бранислав), *Санко* (Александар), *Таско* (Анастас), *Тимко* (Ефтим), *Унко* (Наум), *Цанко*=*Санко* (Александар).

в) Галовни форми образувани со додавање на *-ко* кон дел од личното име добиен од гласови кои не се соседни:

*Jанко* (Jован), *Денко* (Деjан), *Перко* (Петар).

Покрај споменатите типови образувања, треба да бидат одбележани и галовни форми при кои првиот слог е отворен, односно свршува на вокал (тип *Вако*< *Васил*). Слично на други галовни форми, испуштањето на согласка води кон зголемување на експресивното значење, на пример:

*Боко* (Боjан, Борис), *Вако* (Васил), *Дако* (Здравко), *Ѓоко* (Ѓорѓи), *Ѕако* (Захариjа), *Жико* (Живко или Живан), *Мико* (Милан), *Пеко* (Петар), *Цеко* (Стефан, Цветан; или: *Дико* (Костадин) и др.

При наjголем броj од посочените образувања, особено двосложните, галовната нијанса на значењето е добро запазена. Ослабнување или отсуство на ваквата нијанса е карактеристично пред се́ за оние примери на *-ко* при кои врската со основното име е избледнета (сп. *Jанко*, *Траjко* и др.) или на кои експресивната нијанса изгледа не им била своjствена (*Марко*< *Марько*, *Славко*; или *Живко*, *Ѕдравко* и сл.). Ваквите образувања денес во секоj случаj истапуваат не толку како галовни форми колку како лични имиња.

Од друга страна, за оваа наставка е исто така карактеристично дека истапува во функциjа на поткрепување, односно засилување, наjчесто на *-це*, *-че* и *-ше*. По контаминациjа на последниве и *-ко* се добиени наставките *-цко*, *-чко* и *-шко*, кои отпосле минале и на други примери,

т. е. се почувствувале како одделни наставки. Во својство на примери можат да се приведат следниве образувања:

*-јко*: *Влајко*, покрај *Влашко* (Владимир), *Пајко* (Павле), *Пејко* (Петар), *Рајко* (Раде);

*-цко*: *Ацко* (Александар), *Бацко* (Благоја), *Вацко* (Владимир), *Вецко* (Велјан, Велимир), *Вицко* (Видан), *Гицко* (Малеш.) < *Глигор*, *Гоцко* (Охрид) < Гордан, *Децко* (Кумановско) < Десимир, *Јоцко* (Јован, Јордан), *Пецко* (Петар), *Цецко* (Цветан); или: *Ицко* (Рист-е,-о), *Мицко* (Димитар), *Нацко* (Анастас), сп. и презимиња од видот *Ацковски*, *Ицковски*, *Мицковски*, *Пецков*, *Поцков* и др.;

*-чко*: *Величко*, *Јаначко*, *Тричко*; или: *Ачко* (Алексо < Алексиј), *Вучко* (Вукан, Вукашин, м. лит. Волкан, Волкашин), *Гочко* (Гоце<Георги), *Кочко* (Костадин); или: *Дичко* (Костадин), *Начко* (Јаначко) и сл., дел од кои се исто така застапени во презимиња од видот *Ачков*, *Величковски*, *Јаначков*, *Кочков*, *Начков* и др.

*-шко*: *Башко* (Св. Николе) или *Блашко* (Благој, -а), *Гашко* (Малеш.) < Гаврил, *Драшко* (Драган), *Јашко* (Јаким< Јоаким), *Јошко* (Јован или Јордан — зависно од крајот), *Мишко* (Милан, Михаил), *Нешко* (Недо, -е), *Пашко* (Павле), *Сашко* (Александар), *Страшко* (Страхил), *Ташко* (Анастас), *Тошко* (Тодор), *Тушко* (Кумановско) < Петруш и др., како и презимиња од видот *Нешков*, *Рашков*, *Ташков*(*ски*).

Независно од тоа во која мерка образувањата на *-ко* содржат галовна нијанса во значењето, голем дел од нив истапуваат во функција на лични имиња, што е впрочем општа тенденција кај нашите галовни имиња. Основното име честопати е, повеќе или помалку, потиснато од неговата галовна форма, но во многу примери постои и наспоредно употребување на едната и другата форма, што нагледно се потврдува од голем број презимиња во основата на кои лежи образување на *-ко* (сп. *Ангелковски*, *Станојков*, *Пасков*, *Пејковски*, *Перковски*, *Рајковски*, *Темков*, *Митков*, *Насков*, *Цилковски*, *Димишков* итн. Следствено, како личните имиња така и голем број галовни форми, со или без функција на лично име, несомнено зборуваат за големата распространетост на *-ко* како наставка.

*Наставката -и* (< *-и*). По потекло претставува западноевропска наставка, чиешто затврдување кај нас е од поново време и станало преку странски имиња (сп. *Бети*, *Лили*, *Руди*) од кои отпосле минала и на примери со домашна основа (*Мени*<*Менка*, *Оли*<*Олга* итн.). Распространувањето на образувањата од овој вид во извесна мерка е потпрено и од домашни имиња какви што се *Добри*, *Драги*, *Костанди*, *Методи* и сл. Сепак ширењето на оваа наставка, односно ваков вид образувања, е несомнено во тесна врска со „европеизацијата" на личните имиња кај нас, што е во голема мерка потпомогнато од контактот со западноевропската култура — преку литература, филм, школи и сл. Ова секако се потврдува од фактот што ваквите форми се застапени предимно кај градското население, каде контактот со странската култура е, разбирливо, далеку поголем. Засега се типични и особено популарни токму во градскиот елемент, од кој, меѓутоа, сé повеќе се шират и во провинцијата.

Во современиот јазик со оваа наставка се образуваат главно двосложни машки и женски галовни имиња. Слично на други наставки од овој вид, образувањето на ваквите форми најчесто станува со додавање на *-и* кон првиот слог од личното име или кон дел добиен со испуштање на првиот слог (глас), на пример:

а) Галовни форми образувани со додавање на *-и* кон првиот дел или слог од дадено лично име:

*Али* (Александар), *Ани* (Ана, Ангелија, Андреја), *Били* (Билјана), *Боби* (Бошко, Борис), *Боги* (Богоја), *Вали* (Валентина), *Веви* (Весна), *Вики* (Виктор, -ија), *Дани* (Даниела, Даница), *Деси* (Десанка, Десимир), *Диди* (Дијана), *Дони* (Донка), *Доши* ( ? ), *Еви* (Евгенија), *Еди* (Едуард), *Ели* (Елвира,Елизабета, Елеонора, Елена),*Еми* (Ема <Емилија), *Јани* (Јан-ко,-е), *Кети* (Катерина), *Кити* (Крстана), *Лени* (Ленка), *Лили* (Лилјана), *Маќи* (Македонка), *Марги* или *Меги* (Маргарита), *Мени* (Кичево) < Менка, *Мери* (Марија), *Мили* (Милан, Милица), *Мими* (Мирјана, Мимоза), *Мити* или *Мики* (Митко), *Ники* (Никола, Николина), *Оли* (Олга, Оливер, -а), *Пени* (Пенчо), *Рози* (Роза), *Соњи* (Соња <Софија), *Стефи* (Стефан, -ка), *Сузи* (Сузана), *Тати* (Татјана), *Тихи* (Тихомир), *Теди*, *Този* (Тодор), *Томи* (Томе), *Фани* (Фанија), *Фреди* (Фердинанд), *Фроси* (Фрос-а,-ина), *Хари* (Харалампи), *Христи* (Хриса,-тина); или *Шени* (Кичево) < *Шенка*, и др., кон кои се однесуват и извесен број примери што се карактеризираат со елементи на редупликација; *Биби* (Биба <Билјана), *Боби* (Божин, Борис, *Диди* (Дијана), *Пепи* (Петар, Петра, -нка), *Зози* (Кумановско) < Зора, *Жижи* (Живка), *Џеџи* или *Џоџи* (Леринско) < Георги и сл.

б) Галовни форми образувани со додавање на *-и* кон дел од личното име добиен со испуштање на првиот односно првите слогови:

*Бети* (Елизабета), *Гани* (Малешевско) или *Ганди* (Драган), *Јани* (Леринско) < Стојан, *Лени* (Елена), *Мени* (Румена), *Мими* (Неготино) < Тихомир, *Сани* (Александар), *Таси* (Анастас), *Толи* (Анатолиј,-а), *Тони* (Антон).

г) Галовни форми образувани со додавање на *-и* кон дел од личното име добиен по пат на соединување на гласови од несоседни гласови:

*Вили* (Виолета), *Вики* (Вукица), *Дени* (Дејан), *Нели* (Венера), *Таси* (Танас) и др.

Од приведените примери се гледа дека се можни четири типа галовни образувања, што секако зборува за разнообразноста во однос на нивното образување, а заедно со тоа и за нивната продуктивност во нашиот јазик. И покрај тоа што не се наполно во духот на нашите галовни образувања, ваквите форми сè повеќе се затврдуваат и шират за сметка

на домашните галовни имиња, кое, се разбира, не е за препорака. Независно од тоа што претставуваат, така да се каже, најнови галовни образувања, познатата тенденција за потиснување на основното име од страна на неговата галовна форма наоѓа одраз и кај нив. Така, во функција на основно име веќе се затврдуваат форми како што се, на пример: *Бети*, *Боби* Кузмановски, *Ели*, *Јани*, *Оли*, *Този* и сл. Од друга страна, очигледна потврда за продуктивноста на оваа наставка во нашата средина претставуваат примери од видот *Муки* (Мукаетов), каде *-и* минала на презименска основа.

Под влијание на домашните галовни образувања на *-це*, односно по пат на вкрстување на наставките *-це* и *-и*, добиена е наставката *-ци*. Примерите од овој вид претставуваат двосложни машки и женски галовни имиња кои се карактеризираат со извесен домашен белег. Нивната распространетост е доста ограничена, и тоа главно во некои од нашите говори. Карактеристично за ваквите образувања е дека имаат доста истакната галовна нијанса и дека обично не придобиваат функција на службено лично име. Тука спаѓаат, на пример, следниве образувања:

*Ваци* (Властимир), *Веци* (Велика), *Гоци* (Гордан,-а, Гроздан,-а), *Дуци* (Малеш.) < Душан, *Кици* (Христина, Коцана), *Коци* (Костадин), *Лаци* (Владимир), *Маци* (Струмица) < Марија, *Мици* (Димитар), *Наци* (Насте < Анастас), *Раци* (Раде), *Тоци* (Тодор), *Цаци* (Цвета, -нка, Цветан) и др.

*Наставката -ки*. И образувањата со оваа наставка кај нас се затврдени дури во поново време. Во поглед на функциите и значењето, *-ки* обично се совпаднува со разгледаната наставка *-и*, преку која всушност и настанала по пат на метанализа. Од примери со странска основа, како што се *Кики*, *Мики*, *Ники* и сл., отпосле минала и на чисто домашни основи од видот *Веки* (Вера), *Гоки* (Гордан), *Зоки* (Зора, Зоран), што веќе само по себе зборува за продуктивноста на *-ки* како наставка и при домашни имиња. Инаку она што беше изнесено за *-и* се однесува главно и за оваа наставка. Така, формите на *-ки* исто така претставуваат двосложни машки и женски галовни имиња, кои се образуваат предимно од првиот слог или глас на дадено лично име, на пример:

*Аки* (запишано како лично име) < Александар, *Бики* (Билјана), *Ваки* (Охрид) < Васка, *Веки* (Велимир, Вера), *Вики* (Виолета), *Гоки* Гордан, -а), *Дики* (Димитар), *Зоки* (Зора, Зоран), *Ики* (Илија, Ирина), *Кики* (Кирил), *Коки* (Коста, нтин, дин), *Мики* (Милица, Милан, Мирјана, Мирослав, Митко), *Пики* (Петар), *Рики* (Охрид) < Ризана, *Таки* (Танас), *Цуки* (Цветан); или:

*Доки* (Андон), *Коки* (Никола), *Саки* (Анастас), *Таки* (Димитар, Костандин, Анастас), *Цаки* (Александар) и др.

За приведените и ним слични примери е карактеристично дека основата им свршува на отворен слог, т. е. на вокал. Галовната нијанса во значењето е секогаш присутна, но независно од тоа и тука галовната форма понекогаш придобива функција на основно лично име, на пример: *Аки*, *Дики*, *Таки*, *Цаки* и сл. Релативно послабата застапеност на формите на *-ки* во споредба со оние на *-и* се објаснува главно со карактерот на *-ки*, чиишто можности за образување нови примери се ограни-

чени, бидејќи една иста форма се однесува кон повеќе лични имиња (сп. на пр. *Мики*). За одбележување е, освен тоа, дека образувањата од овој вид не треба да се смешуваат со примерите на *-аки* (сп. *Димишраки*, *Јанаки*, *Косшаки*, *Михајлаки*, */Хрис/шаки* и др.) кои заедно со наставката се преземени од грчкиот јазик. Ваквите галовни форми се карактеристични за периодот од 19 в., а денес им се познати главно на оние наши говори кои се граничат со грчкиот елемент.

*Насшавкаша -уле* (< *-ул* или *-ула* и *-е*). Претставува сложена наставка која е добиена по пат на контаминација од романската наставка *-ул*, *-ула* и домашната *-е* (< -ѧ), која всушност тука го поткрепува избледеното експресивно значење на *-ул* односно *-ула*. Застапена е главно во еден дел од западномакедонските говори, особено во охридскиот и некои други говори, додека останатите наши говори воопшто не ја познаваат. Поради својот двосложен карактер образувањата на *-уле* претставуваат тросложни галовни форми, при кои галовноста е обично добро запазена. Образувањето на ваквите форми станува од првиот или вториот дел на дадено лично или галовно име, на пример:

*Веруле* (Вера), *Димуле* (Диме, Димитар), *Крсшуле*, *Лазуле*, *Мимуле* (= Димуле), *Пандуле*, *Радуле*, *Трпуле*; *Мишуле* (Димитар) и др.

Карактеристично за оваа наставка е, освен тоа, дека влегува во состав на други наставки, каде служи за поткрепување на нивното експресивно значење или пак самата е поткрепена со такво значење. Во резултат на вакви вкрстувања се добиени наставките *-цуле*, *-чуле*, *-улка*, *-улче*, на пример:

*-цуле* (*-це* и *-уле*): *Ицуле* (Ристо);

*-чуле* (*-че* и *-уле*): Данчуле (Данчо), *Дачуле* (Драшко), *Илчуле* (Илија), *Јанчуле* (Јане, Јанкула), *Кирчуле* (Кирил), *Климчуле* (Климент), *Перчуле* (Петар), *Сшанчуле* (Станка), *Сшефчуле* (Стефан), *Сшојчуле* (Костурско) < Стојан; или:

*-улка*: *Мицулка* (Милица), *Захарулка* (Леринско) < Захарула, *Хрисулка* (Костурско) < Хриса < Христина;

*-улче*: *Насулче* (Танас), *Пасулче* (Охрид) < Аспасија и др.

Од изнесеното јасно следува дека оваа наставка е сврзана само за дел од нашите говори, во кои притоа има нееднаква застапеност. За разлика од повеќето галовни образувања, формите на *-уле* остануваат строго галовни и фамилијарни, односно не истапуваат со функција на лично име. Инаку за одбележување е и тоа дека ваквите образувања во соседните словенски јазици обично не се среќаваат.

*Насшавкаша -уш*. Затврдувањето на оваа наставка изгледа доста проблематично. Неоспорен факт е, меѓутоа, дека образувањата на *-уш* се најраспространети во оние македонски говори што граничат со албанските говори, во кои *-уш* истапува главно со истата функција и се карактеризира со голема продуктивност. Ваквата сличност дава право во случајов да се претположи извесно меѓусебно влијание. Во споменатите наши говори наставката *-уш* служи за образување на двосложни машки и женски галовни имиња, додека во останатите говори е заста-

пена со ограничен број машки имиња од видот *Митруш*, *Петруш* и др. Во поглед на образувањето, формите на *-уш* не се разликуваат од повеќето галовни образувања, т. е. се изведуваат од првиот или вториот дел (слог) на дадено лично име, на пример:

а) Галовни форми образувани од првиот дел (слог) на личното име:

*Андуш* (Андо), *Андруш* (Андреја), *Благуш* (Благоја), *Глигуш* (Глигур), *Гогуш* (= Гого < Георги), *Димуш* (Димо < Димитар), *Ефтуш* (Ефто < Ефтим), *Живуш* (Живко), *Оруш* (Зоран), *Иљуш* (Иљо < Илија), *Јануш* (Јане), *Китуш* (Крсте), *Климуш* (Охридско) < Климент, *Котуш* (Костадин), *Ламбуш* (Ламбо), *Никуш* (Никола), *Павлуш* (Павле), *Пандуш* (Пандо), *Перуш* или почесто *Петруш* (Петар), *Тануш* (Танас), *Тодуш* (Тодор), *Фонуш* (Кичево) < Фоне; или: *Дануш* (Даница), *Драгуш* (Драга), *Јордуш* (Јорданка), *Котуш* (Коста, -динка), *Лилјуш* (Лилјана), *Надуш* (Нада), *Радуш* (Рада), *Спасуш* (Спас-а, -ија) и др.

в) Галовни форми образувани со испуштање на првиот дел или слог од личното име:

*Гељуш* (Ангел), *Митруш* (Димитар), *Динуш* (Костадин), *Сандруш* (Александар), *Донуш* (Македонка) и др.

Од приведените примери се гледа дека ваквите образувања се доста распространети, но таква застапеност имаат главно во споменатите западномакедонски говори. Галовното значење на *-уш* тука е, општо земено, добро запазено, макар што во некои примери е избледено или дури наполно изгубено (сп. *Никуш*, *Петруш* и др.). Ова во поголема мерка се однесува за машките галовни имиња, бидејќи независно од степенот на галовноста во најголем дел всушност претставуваат лични имиња и како такви влегле во основата на повеќе презимиња од видот *Анѓушев*, *Гогушевски*, *Танушев*, *Динушев* и др.

* * *

Врз основа на сиот разгледан материјал од *А* и *Б* галовни форми, лесно се забележува дека вторите се далеку помногубројни и посложни од првите. Ако се одземат ретките дијалектни примери од видот *Бац*, *Димуш* и сл. и едните и другите свршуваат на определена наставка, кое несомнено покажува дека образувањето на галовните форми е сврзано за определена наставка. Скратувањето на личното име е најчеста придружна појава при образување на неговата односно неговите галовни форми. Од друга страна, засилувањето на галовноста при дадено галовно име обично се постигнува со упростување на консонантната група, а во некои случаи и со испуштање на консонантот пред наставката (*Вене* или *Весе* < *Весна*; *Даче* < *Дракче*). Со функција на засилување на галовноста често истапуваат палатални и некои други согласки во осно-

вата на дадена галовна форма (*Цеце* < *Цвеѿанка, Цобе* < *Слободан, Чаче* < *Славка, Њања* < *Адријана, Љоља* < *Флора, Зозе* < *Зора* итн.). Избледената галовна нијанса, меѓутоа, најчесто се возобновува и засилува со додавање кон постојната друга наставка со галовна нијанса во значењето (сп. *Ицуле, Перчуле, Сѿефчуле, Насулче, Хрисулка* итн.).

*Boris MARKOV*

## DIE BILDUNG DER MAKEDONISCHEN KOSENAMEN

*Zusammenfassung*

Jede Sprache zeichnet sich mehr oder weniger durch ihre Kosenamen aus, die überhaupt eine wichtige Rolle in der Sprache spielen und daher zu ihrem Grundbestand gehören. In der makedonischen Sprache der Gegenwart ist ihre Rolle noch gewachsen, weil viele von ihnen die Funktion von Personennamen übernommen haben. So ist die Grenze zwischen dem Vornamen und seinen Koseformen in vielen Fällen verwischt, oder sie existiert nicht mehr, was übrigens auch durch die große Zahl von Namen erhärtet wird, die von Koseformen abgeleitet sind, z. B.: *Dim-ev(ski), -ov, -kov(ski), -čev(ski),* oder *Mitrev* bzw. *Mit-ev(ski), -ov, -cev, -ckov(ski), -r-ušev*<*Dimitar.*

Die Bildung der Kosenamen selbst geschieht hauptsächlich auf zweierlei Weise: a) indem man den ersten oder zweiten Teil des Grundnamens nimmt, oder b) indem man ein Suffix, das deminutive Bedeutung hat, an den Vornamen oder einen Teil von ihm anhängt. Sowohl die ersteren als auch die zweiten Kosenamen enden auf bestimmte Suffixe, die mit Ausnahme von *-uš* auf Vokale enden. Der Unterschied zwischen ihnen besteht darin, daß bei den ersteren das Suffix zum Vornamen selbst gehört, während es bei den zweiten an den Vornamen oder einen Teil von ihm angehängt wird. Daraus geht hervor, daß die makedonischen Kosenamen auf ein bestimmtes Suffix enden, so daß einsilbige Formen wie *Baz, Gjoc* u. dergl. selten sind und keinen gemeinmakedonischen Charakter haben. Von den erwähnten Gruppen von Kosenamen sind die der zweiten Gruppe viel verbreiteter, von ihr gibt es häufig verschiedene Untergruppen. Die Verstärkung der expressiven Bedeutungsnuancen geschieht gewöhnlich durch den Ausfall des jeweiligen Konsonanten der Grundform.

## СОДРЖИНА